ФИЛОЗОФСКИ ФАКУЛТЕТ НА УНИВЕРЗИТЕТОТ - СКОПЈЕ
FACULTÉ DE PHILOSOPHIE DE L'UNIVERSITÉ DE SKOPJE
ИСТОРИСКО-ФИЛОЛОШКИ ОДДЕЛ
SECTION HISTORICO-PHILOLOGIQUE

# ГОДИШЕН ЗБОРНИК

## ANNUAIRE

КНИГА 8 TOME

СКОПЈЕ — SKOPJE
1955

## СОДРЖИНА — TABLE DES MATIERES

Х. Г. АНДОНОВСКИ-ПОЛЈАНСКИ

# ЅИТУАЦИЈАТА ВО МАКЕДОНИЈА ПО ИЛИНДЕНСКОТО ВОСТАНИЕ И МИРЦШТЕГСКИТЕ РЕФОРМИ

Отоманската империја при крајот на XIX и почетокот на XX век покажуваше сериозни симптоми на распаѓање. Капиталите на големите империјалистички држави добиваа сѐ поголема доминантна положба во турското стопанство. Со тоа се зголемуваше зависноста на Турција и се комплицираше нејзината надворешно-политичка положба. Национално-ослободителните движења на поробените народи добиваа сѐ поголем замав и со тоа сѐ повеќе се влошуваше внатрешната положба во Империјата на „Светиот Падишах". Македонското национално-ослободително движење од предилинденскиот и поилинденскиот период, по својот замав што го имаше, значеше исто така сериозен удар на веќе разнишаните темели на државата на „Болниот човек".

Овој период во историјата на Турција, поспецијално во историјата на Македонија, доста е обработуван во поновата историографија. За развитокот на ситуацијата во Македонија по Илинденското востание и за политиката на големите империјалистички и соседни балкански држави спрема Македонија, постојат богати изворни материјали. За овој период постои и бројна литература од областа на политичката историја, историјата на дипломатијата и од меѓународното право.

Од изворните материјали карактеристични се пред сѐ дипломатските документи, што ги издавале некои големи сили во почетокот на XX век. Тоа е во прв ред дипломатската преписка на странските претставници и конзули во Турција и официјалните дипломатски инструменти за развитокот на реформната акција во Македонија.

Дипломатската преписка за својата официјална политика спрема Источното прашање започнала прва од големите сили да ја издава Велика Британија. Нејзините „Сини книги" (Blue Book) и „Белата и Парламентарна книга" (White Book and Parliamentary Paper) содржат доста материјали и за положбата во Македонија во годините 1903—1905 и натаму.[1]

---

[1]) „Сините книги" излегувале во едицијата: „Further Correspodance Respecting the Affaire of South-Eastern Europe. Turkey. (**Забелешка:** Цитирањето на изворите и литературата е дадено во скратена форма, во библиографијата тие се цитирани во целост.)

Од непомало значење се и францускиите „Жолти книги" (Livre Jaune)[2] и италијанските „Зелени книги" (Libro Verde).[3] Некои важни материјали за македонското ослободително движење и за реформаторската политика на силите, излегоа во Париз 1903 год., во публикацијата: „La Question des Réformes dans la Turquie d'Europe. (Exposé Documentaire)"[4] и во Софија 1904 год., во „Мемоарот на Внатрешната Организација".[5]

Својата агитација во полза на македонското ослободително дело лондонскиот „Балкански комитет" (The London Balkan Committee), ја популаризираше и преку публикации. Комитетот го издаде и званичниот австро-унгарски реформен програм за Македонија[6] и во посебна книшка го изнесе својот став за положбата во Македонија по Илинденското востание.[7]

По патот на Англија, Франција и Италија, и Австро-Унгарија и Русија, како „најзаинтересирани" за приликите на Балканот, издадоа по ова прашање свои званични дипломатски документи.[8]

По завршувањето на првата световна империјалистичка војна, скоро сите големи сили започнаа систематски да издаваат официјални документи за предисторијата, причините на војната и во врска со прашањето за нејзината одговорност.[9] За македонското прашање важни се англиските[10], германските[11] и француските[12] званични публикации. Тајните

---

2) Во едицијата: Documents Diplomatiques. Affaires des Macédoine 1903—1905

3) Во едицијата: Documenti diplomatici. Macedonia 1906.

4) Издавачот е под псевдоним: „Un Non-Diplomate".

5) Го употребуваме фран. издание: La Macédoine et le vilayet d' Andrianople. s. l. 1904.

6) Austro-Russian Reforms. London 1903.

7) The Macedonian Crisis. London 1903. Некои членови на комитетот издадоа одделни студии и монографии за положбата во Македонија или пак ги објавија своите впечатоци од патот по Македонија. Би навеле некои од тие трудови: Abbot, The Tale of a Tour in Macedonia; Brailsford, Macedonia, its Races and their Future; Villari, The Balkans Question;Wyon, The Balkans from Within; Durham, The Burden of the Balkans; Mason, Macedonia and Great Britain's Responsibility и други.

8) Австро—Унгарија: Diplomatische Aktenstucke über die Reformaktion in Mazedonien 1902—1906. (Cf. Pribram, Politische geheimverträge Oesterreich—Ungarns 1789—1914; Eurof, Austro—Russian Relations., The Slavonic and East European Review XXXI—XXXII (1953). Русија: Реформы въ Македонии. Дипломатическая переписка.

9) Карактеристика на тие документи дава Вернер Неф., Kriegsursachen und Kriegsschuldfrage von 1914 Bern und Leipzig 1932, S. 28—41. (Исто и Ћоровић, Дип. Преписка, стр. III).

10) British Documents on the Origin of the War 1899—1914. Vol. V.

11) Die Grosse Politik der Europaischen Kabinette 1871—1914, Vol. XVIII/I.

12) Documents Diplomatiques Français (1871—1914), 2e серие (1901—1911), tome III.

документи од архивата на руската царистичка влада, што во прв ред зборуваат и за заткулисната политика на Русија на Балканот, биле издавани за време на Ленина во вториот том на списанието „Краснij Архив“ за 1922 год.[13] Некои извештаи за работата на руските и австро-унгарските жандармериски офицери во Македонија, издале Р. Славејков[14] и Хубка[15]. Официјалната преписка на Портата со генералниот инспектор во Солун и некои одредби на Владата за смирувањето положбата во Македонија по востанието, ја издаде П. Дорев.[16] Преписката за официјалната политика на балканските држави спрема Македонија и македонското прашање не е систематски издавана, туку постојат неколку збирки кои по некои прашања го осветлуваат тој однос на владите и господаречките кругови во тие земји.[17] За развитокот на македонското револуционерно движење и за положбата во Македонија по Илинденското востание, важни се и мемоарите на раководителите на ВМРО, и тоа во прв ред на Горче Петров[18], Дамјан Груев[19], Славејко Арсов[20], Лука Џеров[21] и други.

Реформната акција на силите во Македонија и работата на странските цивилни и војни агенти на теренот, може да се следи не само низ званичните дипломатски документи, туку и низ мемоарите на самите учесници во таа акција. Мемоарите на Алфред Рапопорт[22] и Леон Ламуш[23] ни даваат

---

13) Поважните документи се издадени и во збирките: Комиссия по издании документов эпохи империализма. Сер. I, II, III; Сборник договоров России с другими государствами 1856—1917.

14) Славейковъ, Изъ дейностьта на руските жандармерийски офицери въ Македония, Мак. Прегл., V/1, стр. 71—116.

15) Hubka, Die osterreichischen Offizierre in Makedonien.

16) Доревъ, Документи изъ турските държавни архиви, часть II.

17) Бугарија: Кесяковъ, Приносъ къмъ дипломатическата история на България 1878—1925. Во предвид би дошла и работата на Hyde, A Diplomatic History of Bulgaria. Некои документи ползуваат во своите работи: Силяновъ, Освобод. борби на Македония, т, I, II,; Тошевъ, Балкан, войни т, I,; Србија: Ћоровић, Диплом․ преписка Краљ. Србије, т. I,; Лапе, Нови документи за Илинден. востание. Илин. Зборн. 1903—1953; Лапе Неколку н. документи за 1903, Год. зборн. VI/7, стр. 237—310; Лапе Извештаи од 1903 г., Скопје 1954; Zografski, Nekol. dokumenata o prilikama i dogadjajima u Makedoniji 1903 g. Arhivist III/1—2, str. 5—17.

18) Спомени за Гьорчо Петровъ, София 1925.

19) Спомени на Дамянъ Груевъ и др., София 1927.

20) Възстанишкото движение въ югозападна Македония (до 1904). По спомени на Сл. Арсовъ, София 1925.

21) Къмъ борбите въ югозападна Македония. По спомени на Лука Джеровъ и др. София 1926.

22) Rappoport, Au Pays des Martyrs. Paris 1927.

23) Lamouche Colonel, Quinze ans d'histoire balkaniques (1904—1918). По македонското прашање Ламуш ги објавил и работите: La question macédonienne et la paix. Revue pol. et parlem. Io. IX. 1919; *Македония презъ време на турското владичество*, Мак, Прегл, I/5—6, стр. 47—59; Илинден. възстание и Мюрцштегската спогодба, Македония бр. 576 итн. (1928); Histoire de la Turquie. Paris 1953 (за реформите p. 332—334) и др.

по ова прашање изврсни податоци. Современиот домашен и странски печат ни дава доста материјали за положбата во Македонија по Илинденското востание и нарочно за односот на странското општествено мислење спрема македонското ослободително движење.[24]

Прашањето за реформите во Македонија е третирано во историската литература како актуелен проблем во општиот склоп на источното прашање. За реформите во Македонија напишани се неколку монографии, во кои споменатиот проблем е третиран од различни страни и со различни тенденции.[25] Во прв ред би ги истакнале работите на: Војнов[26], Драганов[27], Фосиеф[28], Шопов[29], Ексинтарис[30], и други.[31]

Важноста на средбата во Мирцштег и значењето на реформениот програм, ја обработи сосем информативно Г. Баждаров.[32] На австро-унгарско-руските разговори за Македонија во Мирцштег и заклучоците од тие разговори, се задржува авторот на овие редови во една своја статија.[33]

Односот на Европа по македонското прашање и акцијата на силите околу спроведувањето во дело на реформите го обработија: Ругиер[34], Пинон[35], Јеленик[36], Јанков[37], Краиниковски[38] и други. Ова прашање е обработено и во општите работи за источното прашање и тоа кај Шерадам[39], Мариот[40],

---

[24]) Некои податоци ни дава збирката: „Странскиот печат за Илинден. востание".

[25]) Уште дури траела реформната акција се појавиле по ова прашање разни статии во списанијата, а исто така и специјални студии, во кои проблемот е разгледуван на различни начини, Би ги наспомнале: La Macédoine et les réformes. Athénes 1903; Un Ex-Diplomate, Deux ans de réformes en Macédoine. Genève 1905.

[26]) Voinov, La Question Macédonienne et les réformes en Turquie.

[27]) Draganof, La Macédoine et les réformes.

[28]) Focieff, La Justice Turquie et les réformes en Macédoine.

[29]) Schopof, La réformes et la protection des chrétiens en Turquie.

[30]) Exintaris, Les réformes en Macédoine de 1903 à 1908.

[31]) Заслужуваат внимание и работите на: Даневъ, Реформната акция Съвременикъ I/2; Bailey, British Policy and the Turkish Reform Movement. Во предвид доаѓа и работата на Sax von Ritter, Geschichte des Machtverfalls der Türkei. (Македонија стр. 546—557)

[32]) Баждаровъ, Мюрцштегъ, Сб. Илинденъ 1903—1927, стр. 18—29, Заслужува внимание и работата на Поволни, „Mürsteg et la Macédoine". България, септ. 1932. Тука би дошла под внимание и спомената статија од Ламуш под бел. 21.

[33]) Андоновски, Средбата во Мирцштег, Разгледи I/13, стр. 4.

[34]) Rougier, L'intervention de l'Europe dans la Question de Macédoine.

[35]) Pinon, L'Europe et l'Empire Ottoman.

[36]) Јеленић, Европа и Маћедонско питање.

[37]) Янковъ, Европейската дипломатия и македонския въпросъ.

[38]) Krainikowski, La Question de Macédoine et la Diplomatie Européene.

[39]) Chéradame, La Question d'Orient. La Macédoine.

[40]) Marriot, The Eastern Question.

Генов[41], Поповиќ[42], Панајотов[43] и други. Прашањето е третирано и во поважните прирачници за дипломатската историја и тоа кај Дебидур[44], Пинон[45], Хаусер[46], Данев[47], Гуч[48], Шулек[49] и други.

Положбата на македонскиот народ по Илинденското востание и односот на Европа спрема македонското ослободително движење, е обработено и во поважните прирачници за историјата на македонското револуционерно движење и тоа кај Томов и Баждаров[50], Силјанов[51], Митрев[52], Кјосев[53] и други. Во предвид доаѓаат и трудовите за ширењето на оружаната пропаганда на балканските буржоазии.[53a].

I.

Тешките економски и политички услови при крајот на XIX и почетокот на XX век, го принудија македонскиот народ во револуционерната борба да бара спас од сé поголемата поробителска политика на турските феудалци. Иако доволно неприготвен и неупатен во заткулисните борби и мешање отстрана во работите на македонското револуционерно движење, македонскиот народ зеде масово учество во Илинденското востание. И додека се водеа ожесточени борби помеѓу востаниците и турската солдатеска, Централниот комитет на Внатрешната Организација преку своите задгранични претставници ја предаде, на 10 август 1903 год., на големите сили својата „Декларација" за целите и задачите на борбата на македонскиот народ. Во „Декларацијата" се истакнува дека бројните насилби ги принудија христијаните во Македонија да прибегнат до една масова оружана одбрана. За подобрувањето на положбата се инсистира на интервенцијата на Европа, како единствено средство што ќе го отфрли злото и проливањето на крвта. За да биде

---

41) Геновъ, Източниятъ въпросъ, т, II.
42) Поповић, Источно питање.
43) Панайотовъ, Източниятъ въпросъ.
44) Debidour, Histoire diplomatique de l'Europe. Vol. II.
45) Pinon, Histoire diplomatique de 1515 à 1928.
46) Hauser, Histoire diplomatique de l'Europe, vol. II.
47) Даневъ, Очеркъ на диплом. история на балкан. държави; исто и Найнова дипломат. история.
48) Гуч-Јовановић, Дипломат. историја Модерне Европе 1878—1919, део II.
49) Šulek, Diplomat. historija central. sila 1882—1915. Исто и В. П. Потемкин, Историја дипломатије, св. II.
50) Thomoff—Bajdaroff, Le Mouvement révolutionnaire en Macédoine.
51) Силјанов. Освоб. борби т. I, II.
52) Mitrev, Ilindenski ustanak. Vojn. istor. glasnik II/5, str. 100—131.
53) Кьосев, Илинден. възстание; од истио автор и: История на македон. национал. револ. движение, и др. негови трудови.
53a) Главно споменатата литература од бел.: 147—148, 149, 151.

интервенцијата поефикасна Внатрешната Организација предлагала да се назначи, во согласност со големите држави, еден главен губернатор-христијанин за Македонија, што би бил независен од Високата Порта. Понатака се барало да се образува една меѓународна контрола, што би се ползувала со широки права на санкции. Притоа Внатрешната Организација ја отфрлила од себе одговорноста за несносната положба во Македонија и ја потенцирала својата цел на крајот на „Декларацијата", дека ќе ја „подржува борбата до потполното постигање на целта, црпејќи енергија во совеста на својот долг и во симпатиите на цивилизираниот свет."[54] Меѓутоа, апелот на Внатрешната Организација до силите во Европа останал мртво слово на хартија.

Намерувајќи да го спречи ширењето на востанието, турската влада со нови војни контингенти безобзирно го задушувала востанието. Против варварските истапи на турската солдатеска и башибозук над мирното население, Внатрешната Организација со нов меморандум од 12 август 1903 год., преку задграничните претставници, протестирала кај силите.[55]

Оружаните дејства помеѓу востаниците и турската војска траеле неполни три месеци. Веќе кон крајот на месец октомври 1903 год., востанието било задушено скоро во сите реони. Високата Порта со разни начини на пропаганда целела да го обмане светот за положбата во Македонија. Англискиот пратеник во Цариград Сер Н. О' Конор во еден извештај од 2 октомври 1903 год., до државниот секретар маркизот Ленсдаун, му пишува меѓу другото и следното: „. . . Иако Портата дава оптимистички уверувања дека македонското востание (the Macedonian Insurrection) е задушено, домашниот печат продолжува да соопштува за борби со востаници во разни места на вилаетот, каде четите варираат во број од 20—100 . . ."[56] Судрувањата со турскиот аскер станувале сѐ поретки. И во одделните револуционерни реони востаничките снаги различно регирале во отпорот против притисокот на бројните турски снаги. Англискиот вице конзул во Битола Мак Грегор во еден свој извештај од 13 октомври 1903 год., ѝ соопштува на својата влада, дека во текот на месецот се појавила нова револуционерна активност. Лошото време било причина „. . . многу селани и ко-

---

54) Question des réformes p. 77—78; Turkey 1 (1904), p. 271—272; Силјанов, Освоб. борби т. I, стр. 355—356; Декларацията на ВМРО, сб. Илинден (1922) стр. 8.

55) Question des réformes p. 86—88; Силјанов, Освоб. борби т. I, стр. 431—432.

56) Turkey № 2 (1904), dok. 55, p. 54. Со сличен тон се изразува и англискиот вице конзул во Битола Мак Грегор во еден извештај до генералниот конзул во Солун од 23. IX. 1903. (Turkey № 2 (1904) dok. 55/3, p. 56).

митации да ја напуштаат борбата и да предадат голем број пушки и по веродостојни европски податоци селаните во многу области се враќаат дома масово (en masse)". Понатака во истиот извештај Мак Грегор истакнува, дека „трупите постапуваат лошо спрема неборечкото население; потврдено ми е од повеќе европски податоци — пишува понатака Мак Грегор — дека војниците се навикнале на масакрирање на мртвите на еден грозен начин којшто е карактеристичен за азијатските племиња".[57] Акциите на турската солдатеска во задушувањето на востанието критично се одразиле на положбата на македонскиот народ. Бугарскиот дипломатски агент во Битола Д-р Кожухаров, во еден извештај од 4. XI. 1903 год., го соопштува следното: „Маките на народот од пожарот и гладот не можат да се опишат, но тие би биле поподносливи, ако можеше да се сопре одењето на воените одделенија и жандари по селата и пепелиштата, за да тепаат и бараат пушки".[58] Гладот и болестите насекаде се ширеле. Полицијата, војската, турските и албанските разбојнишки банди секидневно ги крстосувале селата и вршеле насилби над народот. Тешката положба на народот се опишува и во извештајот на Главниот штаб на востаничките одреди од крајот на септември 1903 год., во него се вели:
„1. Поради мизеријата, гладот и зимата што настапува една трета од нашиот народ е осуден на гладна смрт.
2. Земјата на населението е во опасност исцело да се претвори во чифлици на Турци и богати гркомани.
3. Останатиот дел од населението одвај ли ќе има можност да се спротивстави на желбата на турската власт и соблазнителните и застрашувачките агитации на разбеснетите грчки владици и сигурно ќе мине под патријаршијата . . .
4. Се прават веќе тајни предлози на народот од католички и протестантски мисионери за преминување под власта на нивните цркви".[59] Тешката положба била причина Главниот штаб на востаничките снаги да донесе во почетокот на октомври 1903 год., наредба за расформирање на четите, за складирање на оружјето и за повлекување на поглавните војводи на чети во Бугарија.[60]

Според статистичките податоци, што ни стојат на располагање, може да се даде веродостоен биланс за текот на борбите помеѓу востаниците и турската војска и за направените штети на населението, како последица од воста-

---

57) Turkey № 2 (1904), dok. 116/1, p. 104.

58) Силјанов, Освоб. борби, т. II, стр. 12.

59) Кьосев, История, стр. 314.

60) Джеров, Към борбите, стр 21. Решението на штабот наишло на различита реакција. За тоа Ѓј. Петров (Спомени, стр. 189) вели: „Таа повелба ми се виде неморална. Тоа доведе до страшен морален крах, населението се сметаше за изиграно."

нието. Според „Мемоарот“ на Внатрешната Организација[61] во Македонија за време на востанието станале повеќе од 203 борби. Во нив учествувале околу 26.000 востаници и војска околу 350.000 (или однос на силите спрема Карнегиевата анкета — 1:13[62]). Пострадале повеќе од 16 каази со 201 населено место. Биле изгорени 9830 куќи, останале без покрив околу 70.000 луѓе. Побегнале над 30.000 луѓе и тоа не само во соседните на Македонија земји, туку и во други земји во Европа и Америка.[63] Изнесените податоци се поклопуваат со некои други статистички извештаи.[64]

Поради тешката положба во Македонија, по Илинденското востание, следуваше да се чуствува сред населението извесно разочарување и деморализација. Војводата Сл. Арсов во своите „Спомени“ истакнува, дека со Дамета Груев дошол до убедување дека „туѓа интервенција ќе нема. Од сите страни доаѓале лоши вести, тука се предале, таму се предале, онаму опаднал духот и слично. Големите движења на војските . . . биле причина да се појави реакција и веќе се зборувало за тоа“.[65] Извесен број раководители побегнале од земјата. За тоа бегство, Ѓ. Петров во своите „Спомени“ вели: „Оние, што даваа на народот совети да се предава, сами не се предадоа, туку побегнаа во странство. Сите раководни сили требаше да останат и да страдаат заедно со народот. Најповеќе селани — војводи останаа во земјата, а сите поинтелегентни побегнаа . . . Сето ова ја дискредитираше организацијата.“[66] Вербата на народот во Внатрешната Организација и во револуционерното движење не била изгубена. Како сведоштво ни послужува и констатацијата на Брејлсфорд, кој како раководител на англискиот „Македонски помошен комитет“ (Macedonian Relief Committee) бораveше неколку месеци во Македонија, при крајот на 1903 и првите месеци од 1904 год.[67] Во својата обемна книга за Македонија, во која ги изнесе впечатоците од престојот во

61) Mémoire, p. 241--244.

62) Dotation Carnegie, p. 20. (се служи со податоци од „Мемоарот“).

63) За македонски бегалци во Словенија, cf. работата на потпишаниот: „Makedonski begunci u Sloveniji posle Ilinden. ustanka. Istor. Pregled I/1, str. 50—52.

64) Генералниот инспектор на солунскиот вилает Хилми паша во еден свој извештај до Великото везирство, споменува дека за време на востанието биле изгорени повеќе од 80 села, а куќи повеќе од 7000 (Дорев, Документи стр. 227). Српското конзулство во Битола и соопштува на својата влада, во еден извештај од 20. IX, 1903 год , дека околу 8000 семејства останале без покрив, околу 30.000 лугје ќе скапувале од глад преку зимата, (Лапе, Нови документи, стр 89, 100—102).

65) Арсов, Възстн. движение, стр. 132. Српските конзули во своите извештаи од Македонија соопштувале дека македонското движење почнало да „стивнува и малаксува“ (Лапе, Неколку н документи стр. 284).

66) Петров Гј., Спомени стр 191.

67) Андоновски, Санитарното дело во Македонија итн., стр. 2·

Македонија, на едно место вели: „Востанието од 1903 година беше многу повеќе одошто едно активно војничко движење. Тоа беше една масова демонстрација во која учествуваше сето селско население, мажите, жените и децата". А на друго место потцртал: „Првата изненада за мене беше, дека тоа население востана масово (en masse). Втората изненада поизненадна од првата беше, дека сите тие маки преку есента не предизвикаа никаква реакција против комитетот или против неговите водачи. Селаните останаа лојални спрема Организацијата, што ги беше потопила во таа беда. Одејќи по пепелиштата на некогаш цутните села или по болничните одделенија кадешто Помошното друштво ги беше собрало ранетите жени и деца, имаше моменти — продолжува натаму Брејлсфорд — кога човек се чувствуваше оти ја проколнува самата идеја за востание, да мисли, дека никаква провокација не можеше да ги оправда, дури и физичките болки, коишто се заклучуваа во таа придобивка". Според Брејлсфорда, тоа биле „. . . само надворешни рефлексии. Ретко кои од нив беа во душите на Македонците . . . Во болницата во Костур — бележи Брејлсфорд — болните во машкото одделение, при оздравување од болестите, причинети од тешкотиите и од суровоста на времето, говореа со восхит за своите идни планови и за борбата, што мислеа да ја подноват, штом здрављето и пролетта ќе претстават згоден случај за тоа." „Во Охрид — вели понатака Брејлсфорд — јас сум слушал доста стари луѓе да изјавуваат, дека ако комитетот издаде повелба за нова борба преку летото, тие не ќе се поколебат да се потчинат на повелбата".[68] Со сличен тон се изразува во своите „Спомени" и Ив. Попов, кој вели, дека пред изгорените села мажи, жени и деца се провикнувале: „Комати да се стори селото, вие (востаниците) да сте живи, коа ќе се ослободиме, подобри куќи ќе си направиме".[69]

Вербата во револуционерната организација се засилувала уште повеќе со тоа, што по востанието останале во Македонија поважните раководители на македонското револуционерно движење, како Даме Груев, Ѓорче Петров, Пере Тошев, Христо Узунов и други . . . Тие работеле да го одржат и подигнат духот на народот, да ја доведат во ред Организацијата, да дадат оценка на настанатата ситуација по востанието и да ѝ дадат нов импулс на борбата. Планирано било да се започне со масите во селото и да се оди натаму кон зацврснувањето на окружните и градските раководни тела на револуционерната Организација.[70]

---

[68]) Brailsford, Macedonia p. 158, 166.

[69]) Попов, Борбата, стр. 30.

[70]) Томов, След Илинден. възстание, стр. 146—147.; Силјанов, Освоб, борби т. II. стр. 15,; Кьосев, Илинд. възстание стр. 95—96.

Борбата на македонскиот народ за национално ослободување за време на Илинденското востание, остави изразит впечаток сред некои кругови на општественото мислење во неколку земји во Америка и Европа. Печатот беше главен информатор за настаните во Македонија за време и по востанието.[71] Скоро сите повлијателни весници имаа свои постојани политички и војни кореспонденти, како и специјални известувачи во Македонија. Со непомало внимание е третирана во странскиот печат и положбата во Македонија по Илинденското востание. Англискиот кореспондент Р. Вион, во едно писмо од Битола, објавено во „Дејли Мејл", пишува помеѓу другото и следното: „Крвопролевања, палежи, грабежи, убиства, колежи, секидневно се одигруваат . . . Доаѓа несносна зима и донесува тешка глад, што безусловно немило ќе пустоши по Македонија. Ова рапидно морално и материјално пропаѓање се спроведува систематски и сигурно. Сите окрузи се опустошени, та друго не се гледа, туку само згаришта, опустошени полиња и уништени села. Бројот на уништените и опожарените села изнесува повеќе од стотина. Насекаде е вака, а во окрузите охридски и во монастирскиот крај секако е најлошо . . . " На крајот Вион заклучува: „. . . Сега доаѓа зима. Што ќе биде тогаш од толку илјади луѓе? Жетвата е уништена, куќите се изгорени, а богаството ограбено!"[72] Причината за тешката положба во Македонија некои весници ја префрлуваа на империјалистичките држави. Загрепскиот „Обзор" во една статија пишуваше: „Еве, до каква ситуација е доведена Македонија од Европа и од нејзината политика. Турците осоколени од нејзиното држање ги продолжуваат своите злочини над христијанското население".[73] Весниците различно ги толкуваа големите илинденски настани. Лондонски „Тајмс" во една статија од август 1903 год., пишуваше: „Иако не изгледа дека општото востание ќе биде успешно, или дека не ќе донесе ништо друго освен пролевање на крв; важното е тоа што тие немири се завртија во сеопшта револуција и што докажува, дека австро-руските реформи немаат успех. Ние, Англичаните — се вели понатака во „Тајмс" — никогаш не се занесувавме со надежта, дека таа пилула ќе ги излечи хроничните потреси на Балканскиот Полуостров. Ние се согласивме да ги пуштиме слободни рацете на двете заинтересирани Влади, што се зафатија со работата да му покажат на султанот, како треба

---

[71]) Cf. Предговорот на потпишаниот во публикацијата: „Странскиот печат за Илинд. востание", стр. III-IX.

[72]) Obzor 207, 12. IX. 1903, стр. 2. Р. Вион своите впечатоци од Македонија ги изнел во посебна книга, изд. во Лондон 1904 г. ја наведуваме во бел. 7. (Анализа на неговата книга дава потпишаниот во: Македонските востаници, Разгледи II/12/1955).

[73]) Obzor 205, 10. IX. 1903, стр. 2.

незадоволното население да се смири. Успехот изискува голем самопрегор од страна на Македонците, правилна оценка на положбата и потполна некористољубивост од страна на силите“.[74]

Весниците различно го коментираа и проблемот за разрешувањето на македонското прашање. Конзервативните официози во Германија, Велика Британија и во некои други земји, раководејќи се од свои интереси и со свој посебен однос кон балканската политика, го штитеа интегритетот на Турција и се заложуваа за зачувување на statu quo-то. Либералниот печат отпрвин беше за споведување на поумерени реформи, а подоцна бараше поенергична интервенција на силите во работите на Турција. Социјалистичкиот печат повеќе го потенцираше ставот, дека единствено решење е во автономијата на Македонија.[75]

Преку печатот општественото мислење ги изразуваше своите симпатии спрема македонското ослободително дело и бараше енергична интервенција за подобрување на положбата во Македонија. Преку печатот може да се следи и акцијата на јавноста во некои земји во Америка и Европа, во полза на македонската кауза. Големата заинтересираност на јавноста спрема настаните во Македонија за време и по Илинденското востание се истакнува и во дипломатските соопштенија.[76]

На чело на движењето во полза на македонското ослободително дело стоеја специјално основани за таа цел — „Македонски комитети“. Тие имаа за цел преку агитации да го популаризираат македонското револуционерно движење, а преку помошните акции да соберат што повеќе прилози во полза на постраданите во Македонија, за време на Илинденското востание. Со својата заангажираност околу популаризацијата на македонското ослободително дело познати

---

[74]) Obzor, 189, 21, VIII. 1903, стр. 2.

[75]) Органот на словенечката социјал-демократија — Delavec-Rdeči Prapor во една статија (34, 21. VIII. 1903, с. 2 — Андоновски, Странскиот печат, стр. 79—80) пишува, дека „единствено средство да се сочува мирот, е извојување на македонската независност и слобода“.

[76]) Францускиот пратеник во Лондон Пол Камбон, во еден извештај од 6 IX. 1903 год., истакнува дека „... Тие работи (македнските) се предизвикуваат кај англиската јавност, која е сета во возбуда ...“ (Doc. Diplomatiques. III, № 420, p. 566). Со ист тон се изразува и Францускиот шарже д'афер во Лондон—Жоврej, во еден извештај од 23 IX. 1903 год. Во тој извештај тој истакнува, дека кабинетот Балфур не мисли да се солидарисува со општественото мислење, кое сега „... s'accentue en faveur des Macédoniens ...“ (Doc. Diplomatiques. t. III, № 439, p 582). За францускoто општествено мислење, во еден извештај се истакнува, дека манифестации „... се прават во Франција на публичните собранија и во печатот, во полза на Македонците ...“ (Doc. Diplomatiques t. III, № 153, p. 207).

се: лондонскиот „Балкански комитет“, македонските комитети во Њујорк, Филаделфија и Бостон[77], парискиот „Comité de Macédoine“, италијанските комитети „Pro Armenia e Macedonia“ и слични комитети во други земји. Изразита активност за агитација на македонското ослободително дело покажа и општественото мислење во југословенските земји. За одбележување е активноста на љубљанскиот „Македонски комитет“, загрепската организација „Хрватски Соко“ и Српската социјал-демократска партија.[78]

На митинзите, организирани во полза на Македонците, општественото мислење инсистирало за енергична акција на силите и за подобрување положбата во Македонија. На еден митинг, одржан во Лондон, во салата „Џемс Хол“ на 17 август 1903 год., во донесената резолуција се барало: „...да престане директната султанова владавина во Македонија“.[79] На конгресот на Тредјунионите, одржан во септември 1903 год., во донесената резолуција се истакнувало: „Министерството на Негово Височество веднаш да направи такви чекори што ќе мораат да го попречат продолжувањето на насилбите“.[80] На меѓународниот македонски митинг, одржан во Париз, во театарот „Сара Бернар“ на 25 октомври 1903 год., се барало во резолуцијата, помеѓу другото да се назначат во Македонија „...одговорни управници и да се оствари вистинска контрола“.[81] Во резолуцијата донесена на митингот на Српската социјал-демократска партија, одржан во Белград на 24 август 1903 год., се истакнувало дека е „единствено правилно решение на ова прашање во автономијата на Стара Србија и Македонија, во врска со конфедерацијата на балканските држави“.[82]

Честите истапи на јавноста во полза на македонското ослободително дело и нивниот притисок на дипломатските кругови, ги принудија последните да обрнат извесно внимание на настанатата ситуација и да ја започнат својата игра низ тајните кулоари и на зелената маса. Рапортите на дипломатските претставници, пишувањето на печатот и инсистирањето на општественото мислење, ја принудија дипломатијата во некои земји и со овој случај, со работите во Македонија, да се заинтересира за приликите во империјата на „Црвениот Султан“.

---

77) Cf. Stephanove, The Bulgarians and Anglo-Saxondom, p. 324—325; Исто и: Андоновски, И Новиот Свет проговори. Разгледи II/5, стр. 8—9.

78) Спореди ја работата на потпишаниот: „Ехото на Илинденското востание сред југословенските народи „Илинденски зборник 1903—1953.

79) Stephanove, Bulgarians, p. 184. (Подробно за одгласот во Велика Британија — Андоновски, Илинден. одгласи.).

80) Macedonian Crisis, p. 24.

81) Силјанов, Освоб. борби т. II, стр. 28—30.

82) Андоновски, Ехото, стр. 22.

II.

При крајот на XIX и почетокот на XX век силно се заостријa спротивностите помеѓу големите империјалистички држави. Карактеристично за тоа време е зголемувањето на тенденцијата за колонијална експанзија и за проширување сферите на влијание, кое довело до потполна поделба на светот помеѓу империјалистичките држави. Во тоа време и Турција е погоден терен за навлегување на странскиот капитал. Под притисокот на европскиот капитал Турција потпаднала под сé поголема финансиска, економска и политичка зависност од европските империјалистички сили. Турција била објект каде се крстосувале и судирале противречните интереси на големите империјалистички држави. Бидејќи имале свои „жизнени интереси“ на ова подрачје тие се бореле да го сочуваат интегритетот на Отоманската империја, да го спречат усложнувањето и менувањето на положбата и биле против револуционерното движење на потчинетите народи во империјата на „Болниот човек“. Се целело пред сé да се зачуваат вложените капитали во турското стопанство и во извесна смисла како pro forma да се спроведат такви „реформи“, за време на „неблагопријатните моменти“, кои нема корено да ја изменат положбата, туку само да се ублажат некои полуфеудални мерки што не одговарале на самото време. Така се дошло, да се практикува, за време на револуционерните движења на потчинетите народи, до периодично спроведување на финансови, административни, војни и други реформи. Тоа нарочно се остварило во случајот со Македонија.

Во она време, македонското прашање се разгледуваше како дел од општото прашање за решавањето опстанокот на веќе разнишаната Отоманска империја — Источното прашање. Тоа прашање не се разгледуваше изолирано, како оддделно прашање, туку кое пред се зависеше од решавањето на акутниот проблем на „Болниот човек“ на Босфорот. Самото негово решавање зависеше и од конкретната констелација во светот, од односите помеѓу „заинтересираните“ сили и од нивните политички махинации на ова подрачје.

Во времето, за кое станува збор, големите империјалистички држави беа поделени на два блока: „Троен сојуз“, со учество на Германија, Австро-Унгарија и Италија и „Двоен сојуз“ со учество на Франција и Русија. Надвор од блоковите беше Велика Британија која постепено се ослободуваше од својата „Сјајна изолација“ (Splendid isolation).[83] Меѓу империјалистичките држави нарочито се истакнуваше

83) Тарле, Историја т. II, стр. 272 и сл; Генов, Източ. въпрос, стр. 524; Данев, Диплом. история, стр. 89—94, Кьосев, История стр. 323—325

ривалството помеѓу Германија и Англија. Со проектирањето градбата на познатата железничка линија, под име, (како што се изразува Ленин[83a]) „Три Б.“ (Берлин—Бизантиум (Цариград)—Багдад), Германија целела да го засили своето господство во Мала Азија и на Арапскиот Полуостров и да го открие патот за нејзиното економско влијание над Индија и Египет, претставувајќи со тоа опасност за господството на Англија во тие земји. Затоа, и за остварувањето на тој свој „Грандиозен проект“ Германија здраво се настануваше во Турција и го бранеше нејзиниот интегритет. Додека од друга страна, разнишаната Отоманска империја претставуваше и нејзино најболно место и затоа и работеше да го сочува интегритетот на Турција и да го парира влијанието и мешањето на другите империјалистички држави, нарочно на Англија. Експанзионистичкиот империјализам на Англија ги осети ударите на германскиот „Drang nach Osten“ и работеше да ги парира и елиминира тие завојувачки планови на Германија, која ги додирнуваше нејзините „жизнени интереси“. Англија се стремеше да ја изолира Германија и да ја опкружи со веригата на империјалистичкиот противгермански сојуз. Чувствувајќи го најболното место на Германија, Англија заработи за интервенција во Турција. Кон неа се придружи и Франција. Исто така и другите големи империјалистички држави беа заинтересирани за приликите во Турција. Австро-Унгарија работеше што повеќе да го засили своето влијание на Балканот, за да ги оствари своите аспираторски намери кон Моравско-Вардарската долина, кон Солун. Заради комплицираната меѓународна положба не го сметаше моментот погоден и дејствуваше да се сочува редот на Балканот и беше против секакво револуционерно движење, ако тоа се косело со нејзините интереси. Русија била заинтересирана за Босфорот и Дарданелите, но поради далекуисточните заплети, го сметаше прашањето на Балканот за второстепено и работеше на тоа да се сочува, по секоја цена, statu quo-то. Австро-Унгарија и Русија биле сметани за „најзаинтересирани“ за приликите на Балканот. Својот однос како „заинтересирани“ за приликите на Балканот, Австро-Унгарија и Русија го санкционираа со спогодбата од 1897 год. Во таа спогодба се потенцира принципот за одржувањето на statu quo-то на Истокот, зачувувањето на султановиот суверенитет и во случај на потреба силен дипломатски притисок за одржување на мирот.[84] Поставките на оваа спогодба се подвлекуваат и во реформниот

---

[83a]) Ленин В. И. Империализма, като найвисока стадия на капитализма. Избрани произведения, т. VIII. Москва, 1933, стр. 55—56, 130—131.

[84]) Šulek, Diplom. Historija str. 128—129; Debidour, Hist. diplomatie p. 106—107; Pinon, Hist. diplomatie p. 168 и сл.; Силјанов, Освоб. борби т. I стр. 188; Потемкин, Ист. Дипломатије, стр. 165.

програм од 8 февруари 1903 год., донесен во Виена од страна на министрите за надворешни работи на Австро-Унгарија и Русија, со цел да се смират „немирните македонски провинции.“ Спрема овој реформен програм се давале поголеми овластувања на генералниот инспектор на солунскиот вилајет-Хилми паша, назначен со султановото ираде од крајот на декември 1902 год., со кој обид Портата сметаше да ја попречи интервенцијата на силите. Реорганизацијата на полицијата и жандармеријата била поверена на европски инструктори, се предвидел и самостоен буџет за сите три вилаета, додека десетокот се заменил со земјишен данок и т. н.[85] Меѓутоа, точките на овој, таканаречен „февруарски“ програм, не дадоа никакви позитивни резултати и не се исполнија. Само биле назначени четири странски инструктори за реорганизација на полицијата и жандармеријата. Овие реформи не наидоа на добар пример кај македонскиот народ.[86] Реформите беа продукт на интересите на „заинтересираните“ сили[87], одеа на штета на македонското револуционерно движење.[88]

За работите во Македонија беа заинтересирани и соседните балкански држави што беа во она време под знатно влијание на големите империјалистички сили.[89] Македонија за владеачките големо-буржоаски кругови на балканските

---

[85]) Dip. Aktenstucke, dok. 5, S. 7—10; Doc. Diplomatiques, t. III, dok. 87, p. 115—118; Кьосев, История стр. 326—327.

[86]) Заради тоа што овие реформи ја содржеа безначајната клаузула (точка 4 од спогодбата) за назначување на место на муслиманските, христијански падари добија кај нашиот народ духовит назив — „падарски“ или инаку како што го носат називот во историјата на дипломатијата — „Февруарски реформи“, бидејќи се донесени во февруари 1903 год. (Ламуш, Петнадесет години, стр. 20; Силјанов, Освоб. борби, т. I, стр. 193).

[87]) Безначајноста на потфатот на „заинтересираните“ сили го карактеризира и еден извештај на германскиот пратеник во Цариград — Маршал, за аудиенцијата кај големиот везир Ферид паша, при која прилика на последниот му изјавил дека спогодбата „не преставува никаква интервенција во внатрешните прилики, туку тоа се само пријателски совети на двете Велесили во интерес за зацврснување на султановиот авторитет и за одржувањето редот и мирот на Балканот, надополнувајќи го притоа со некои точки од султановиот реформен програм од декември минатата година (1902 год., — н б.)“ (Grosse Politik XVIII/1, S. 240). Интересна е и изјавата на канцеларот Билов за политиката на Германија спрема Турција. Тој изјавил: „Сигурноста на Султанот и на неговата држава и сега, како и порано, останува кардиналната точка на нашата политика Во таа подршка ние ја гледаме гаранцијата за општиот мир“. (Стояновъ, Македония стр. 184).

[88]) Во Француските печат „февруарските реформи“ биле наречени фигуративно: „Планината родила глушец“. (Соларовъ, България стр. 117).

[89]) За австро-руската борба за влијание во Србија Јовановиќ (Влада Ал. Обреновића, стр. 371) вели: „Вовлечени во вителот на руско-австриската борба, ние не изгледавме веќе господари ни на својата надворешна, ни на својата внатрешна политика: дали однадвор ќе се стремиме за присоединување на Босна или за присоединување на Маке-

држави претставуваше објект за завојување. Секое самобитно движење во Македонија, кое целело кон автономија, беше спротивно на нивните аспираторски намери, беше за нив непријателско, и не бираа начини и средства да му се спротивстават. Балканските буржоазии го запираа самостојниот и правилниот развиток на македонското ослободително движење. Тие работеа да го преземат револуционерното движење и да го исползуваат за свои цели или пак да образуваат свое движење. Така напр., големобугарската буржоазија се служеше со таканаречените „востанија" за да ги задоволи своите аспираторски апетити спрема Македонија. Политиката на Србија во време на Обреновиќите[90] беше, во извесна смисла, колеблива и варираше помеѓу Австро-Унгарија и Русија. Меѓутоа, во тие варијации се повлекуваше онаа црвена нишка што на еден митинг одржан во Ниш на 11 јануари 1903 год., кралот Александар Обреновиќ, ја беше дефинирал со констатацијата, дека на Балканот никој не ќе може да земе ни парче земја, а на Србија да не ѝ припадне нејзиниот дел.[91] Кога на Австрија ѝ нудел царински сојуз, тој како цена на тоа барал, ако ќе се дојде до поделбата на турското царство, Србија да ја добие Стара Србија и северниот дел на Македонија.[92] Политиката на Србија спрема

донија, — дали внатре, ќе имаме личен или уставен режим — тоа во голема мерка зависеше од односот на руско-австриските сили на Балканот" (Cf. Vucinich, Serbia between East and West. Stanford 1954).

[90]) За политиката на Србија, спрема Македонија ни сведочи и едно соопштение на српската влада од 27. III. 1902, во кое помеѓу другото се истакнува: „...Српската влада наоѓа оти сега треба да изјави дека таа беше отсудно спротивна за создавање на една нова автономна провинција . . ." (Ћоровић, Дип. преписка стр. 735). За политиката на Бугарија спрема Македонија е интересно и пишувањето на Лениновата „Искра" (В. Д. Отношение рус. прав., 48, 15 IX. 1903 — со статијата ми помогна Љ. Лапе). Во статијата се вели: „Кнезот Фердинанд, се разбира, не се радува на никаква автономија на Македонија, тој на никаков начин не ја сака неа затоа што автономијата на Македонија во неговите очи е најголема опасност за неговата династија, а уште и за неговата егзистенција".

[91]) Ћоровић, Односи, стр. 27.

[92]) Ibid стр. 28; Cf. Marcuse, Serbien und die Revolutionsbewegung in Makedonien. Berlin 1908; Boghitschevitsch, Die auswartige Politik Serbien 1903—1904. Berlin 1928—29. Интересен е дописот на белградскиот кореспондент на трстјанскиот весник „Edinost" (271, 27. XI. 1903) во кој тој говори за спогодбата помеѓу Русија и Србија постигната за време на кралот Александар (не ни е познато дали оваа спогодба е објавена во постоеќите дипломатски збирки). За време на посетата на грофот Ламсдорф на Србија, при крајот на 1902 год., била постигната таа спогодба во која се потенцирале овие точки: 1. Србија во сите политички прашања што се однесуваат до приликите и настаните на Балканот, ќе се раководи со напатствијата што ќе ги добива од руската влада и не ќе решава ништо без спогодба со Русија. 2. Русија се обврзува дека при решавањето на македонското прашање ќе ги потпира српските аспирации и дека ќе работи на тоа правилно да се задоволат тие аспирации..."

Македонија не се изменила ни по државниот удар, иако владата заради несредената надворешна и внатрешна положба постапуваше со поумерен тон спрема настаните во Македонија.[93] Еднаков однос спрема Македонија имале и останатите балкански држави.

III.

Илинденското востание ги изненади и ги вознемири големите империјалистички држави и господаречките кругови во балканските држави. Тие не се надевале на еден така голем потфат на поробените македонски маси. Востанието го потврди потполното фијаско на „февруарскиот“ реформен програм, а воедно со тоа и одговорноста на „заинтересираните“ сили во овој дел на светот.[94] Илинденските настани ја раздвижија европската дипломатија.

Во текот на самото востание, големите сили поднеле неколку демарши до Илдиз Кјошк, во смисла за што побрзото востановување на редот и мирот во земјата. Кон крајот на август германскиот кајзер преку својот цариградски пратеник баронот Маршал, пријателски го советувал султанот да ја реорганизира војската и со енергични мерки да ја задуши „македонската револуција“ (Macedonische Revolution) и што побрзо да воспостави ред.[95] Сличен демарш кај султанот направил и рускиот пратеник во Цариград — Зиновјев. Меѓутоа, сите демарши немаа голем ефект кај Портата и не го променија односот на силите спрема настаните во Македонија. Турскиот пратеник во Петроград ја известил Портата на 21 август 1903 год., дека грофот Ламсдорф му рекол, оти руската влада не ја променила својата балканска политика. Ламсдорф изјавил: „Ѝ препорачувам на Високата Порта да примени најстроги мерки против востаниците, а притоа да не се вознемирува невиното население...“[96] Со сличен тон се изразува и францускиот пратеник во Петроград, во еден свој извештај до Ке д'Орсе од 21 август 1903 год., во кој истакнува, дека политиката на руската влада останала непроменета во основа: одржувањето на територијалното statu quo и никакви воени интервенции.[97]

---

93) Лапе, Неколку н. документи, стр. 239—240.

94) Англискиот пратеник во Цариград Сер Н. О' Конор во еден свој извештај од 28. VIII. 1903 год., пишува следното: „Познато е дека австро-рускиот реформен програм е мртов“. (Силјанов, Освоб. борби II, стр. 23).

95) Grosse Politik XVIII 1, S. 341—342. За политиката на Германија спрема македонското прашање: Cf. Geschke, Die Deutcshe Politik in der Macedonischen Frage, Danzig 1932.

96) Дорев, Документи, док. 384, стр. 191.

97) Aff. Macédoine, dok. 21, p. 23.

Овој став на руската влада се потврдува и во некои други дипломатски соопштенија. Во еден руски извештај се вели, дека руската влада неколку пати „имала случај да го изрази својот однос спрема македонското прашање, осудувајќи ги сите потфати на словенските народности кон насилствената измена на постоеќата состојба на Балканскиот Полуостров, заштитен со меѓународни трактати".[98] Зафатена со далекуисточните преблеми, Русија била против секое усложнување на положбата и комплицирање на ситуацијата.[99] Австо-Унгарија го сметала прашањето за менување на постоеќата положба за незрело. Таа со различни дипломатски махинации целела да го сочува својот меѓународен престиж и позициите во овој дел на светот. На нез мирот ѝ бил потребен, во овој момент, и заради сѐ поголемите класни и национални спротивности и борби внатре во земјата.[100] Англија, Франција и Италија, раководејќи се пред сѐ од своите интереси, работеле на тоа да се воведат во Македонија што поприкладни реформи. Меѓутоа, тие во своите акции се раководеле од принципот на „рамнотежата" и зачувувањето на „хармонијата" во европскиот концерт. Во моментот Англија дејствувала советодавно. Францускиот амбасадор во Лондон Пол Камбон во еден извештај до министерот Делкасе од 6 септември 1903 год., истакнува, дека владата на Англија „засега мисли да ѝ ја остави на Австрија и Русија раководната улога, која тие во почетокот ја зедоа по македонските работи".[101] Овој став се потенцирал и за време на посетата на англискиот суверен во Виена. Едуард VII му изјавил на грофот Голуховски, спрема извештајот на францускиот амбасадор во Виена — маркиз де Реверсо, следното: „Нашата цел е идентична со вашата: да го сочуваме колку што е можно подолго statu quo-то на Ориентот, да одбег-

---

[98]) Реформи въ Македонии стр. 2. За политиката на Русија: cf. Христовъ, Русия и източниятъ въпросъ; Troubetzkoy, La politique russe en Orient. Sofia 1910. Тука би дошле во обзир и Лениновите работи за политиката на Русија спрема источното прашање.

[99]) За тоа „Искра" (№ 48) пишувала „... На сите им е познато дека руската влада сега со одлучен начин настојува кај Турција за брзо задушување на востанието со сите средства и сили". И понатака „Ако односот на владите од другите земји е нехуман, егоистичен — односот на руската влада е просто дивјачки". Царската руска влада е дивјачка, гнасна, дивјачка и гнасна е таа кај себе дома и со тоа само се држи, за сега уште подива и погласна е таа надвор од Русија . . . Руската влада сака да го сочува статус квото на Балканскиот Полуостров и со сите сили се противи за ослободувањето на Македонија. Затоа што ослободувањето на Македонија би било пораз за руската влада и воопшто за рускиот монархизам".

[100]) Cf. Castonnet, La Macédoine et la politique de l'Autriche en Orient, Lyon 1889; Pion, Question d'Autriche-Hongrie et Question d'Orient, Paris 1906.

[101]) Doc. Diplomatiques, dok. 420, p. 566.

неме една војна, чии последици за Европа не би можеле да се предвидат. Вие можете да сметате на мојата подршка за постигање на тој резултат".[102] Во време на посетата на германскиот кајзер во Виена, се воделе и разговори за настаните во Македонија. Тогаш грофот Голуховски го изнел на германскиот суверен својот балкански програм. За Македонија се потенцирал ставот, дека „автономија на Македонија не може да ѝ се даде („...dass er auf Autonomie fur Mazedonien nicht eingehen werde."), но затоа ќе се овозможат далекусежни финансиски и административни реформи во смисла на австро-руските предлози." Понатака се истакнувало: „Да се одржи што е можно подолго statu quo-то на Балканот, а Источното прашање да се решава постепено („etappenweise").[103] И односот на балканските држави спрема Илинденското востание се менува. Тие со поголем интерес гледале на развитокот на настаните во Македонија.[103a].

Кај некои големи сили созревала мислата од полезноста на нови реформи, притоа не коренити и не такви што би се коселе со нивните интереси. Во почетокот прашањето за нова реформна акција било работа на дипломатските канцеларии Во текот на востанието искрснала идејата во Петроград и Париз, што побрзо да се свикаат пратениците на

---

102) Doc. Diplomatiques, dok. 422, p. 568.

103) Grosse Politik XVIII/1, S. 361.

103a) За сведоштво ни послужува и циркуларот на српската влада од 5. XI. 1903 год. Во него се нагласува: „Симпатичната резерва спрема македонските револуционери нека и понатака се препорачува само со таа резерва, што сега мораме да гледаме, заради приликите во кои се наоѓа македонското население, што повеќе да ги искористуваме своите симпатии спрема него и напуштајќи ја резервираноста спрема востанието и востаниците". (Лапе, Неколку н. документи, стр, 283). Тој однос на српската влада се карактеризира и од едно писмо на министерството за надворешни работи во Белград до својот генерален конзул во Скопје — М. Ристиќ од 13. XI. 1903 год., дека „последните настани во Турција му го одзедоа на македонското прашање сосем неговото црковно-училишно значење, тоа е денес исклучиво од политички карактер. Приврзаници на секоја народна работа не можеме повеќе да стекнуваме со работа низ училиштето и црквата, оглушувајќи се за идеалите со кои денес се одушевува словенското население во Македонија. Неговите симпатии можеме да ги добиеме само дотолку доколку ние ќе успееме со помошта на реформите да си обезбеди за себе услови за поснасен живот . . ." (Лапе, Извештаи стр. 347). Доста поверливи документи говорат за тајните подготовки на Србија и Бугарија за мобилизација на нивните армии. Од интерес е писмото на секцискиот шеф Бошковиќ од 2/15 август 1903 год., испратен на пратеникот српски во Букурешт Мија Бајрактаревиќ, за тајните под отовки на Србија. Бошковиќ пишувал: „Неколку вечери се држат советувања во дворот во присуство на Кралот. На овие советувања присуствуваат доста виши официри . . . Знам дека се претресува и во нешто се изменува распоредот на командантите и офицерите за случај на мобилизација, кое уште порано е направено", (Зографски Некол. документа, стр. 8).

големите сили во Цариград. Меѓутоа, на тој предлог се спротивставила Велика Британија и Германија.[104] Во Петроград и Виена прашањето за побрза реформна акција се сметало за сериозно. Затоа од голема важност била и посетата на рускиот цар Никола II на Виена, кон крајот на септември 1903 год.[105] За време на таа посета се воделе важни разговори за „смирувањето“ положбата на Балканот, како резултат од тие разговори било и донесувањето на познатите мирцштегски реформи.

Во навечерието на донесувањето на мирцштегските реформи, Англија покажува изразит интерес за настаните во Македонија.[106] Секретарот на Форењ Офис маркизот Ленсдаун, му испратил на 29 септември 1903 год., на својот амбасадор во Виена сер Ф. Планкет инструкции, што ќе имаат знатно влијание за донесувањето на мирцштегскиот реформен програм. Во инструкциите Ленсдаун инсистирал за потребата од некои „поефикасни мерки за подобрувањето сегашната положба во земјата“. Ленсдаун ја предлагал алтернативата: да се назначи еден христијански губернатор без врска со Балканскиот Полуостров или со силите што го ставиле својот потпис на Берлинската спогодба или задржување на еден муслиманин-губернатор, потпомогнат од европски советници. Ленсдаун предлагал советниците да бидат претставници на Австрија и Русија, Понатака се предлагало, да се назначат европски офицери и подофицери што би ја извршиле реорганизацијата на жандармеријата, како и други мерки за подобрување положбата на постраданиот

---

104) Турскиот пратеник во Петроград во еден свој извештај до Портата од 2. IX. 1903 год., соопштува дека на тој предлог на силите за свикување на конференција во Цариград се спротивставил и германскиот пратеник во Петроград изјавувајќи: „Состанокот на пратениците во Цариград на таква конференција не ќе е зголен, бидејќи, тоа би го окуражило востаниците што ќе ѝ дадат друго толкување“. (Дорев, Документи, стр. 224). Францускиот амбасадор во Цариград Констанс, во еден извештај од 28. VIII. 1903 год., зборува за несогласноста на О'Конор да се одржи конференција на дипломатските претставници во Цариград. „О'Конор — пишува Констанс — уште во почетокот на кризата беше на мислење дека по прашањето треба да се разменат мисли и помеѓу владите, а не помеѓу претставниците во Цариград. Тој е слебоденик на идејата да и се даде на Македонија цела или само на еден нејзин дел една автономија“. (Doc. Diplomatiques, dok. 411, p. 551)

105) Францускиот шарже д'афер во Виена — С. Вемандуа, јавува на министерот Делкасе на 1. X. 1903 год., дека истиот ден стигнал во Виена рускиот цар. (Doc. Diplomatiques dok. 451, p. 597).

106) Интересно е да се спомне дека Форењ Офис добил веднаш по востанието еден „Проект за автономија на Македонија, Албанија, Стара Србија и Одрин“ од претставникот на Внатрешната Организација — Е. Л. Лазаревич. Некои точки од него, Англија ќе ползува во своите предлози за реформирање на Турција. (Turkey 1 (1904), p. 307—310. — Андоновски, Еден проект).

народ за време на востанието.[107] Интересно е да се подвлече дека инструкциите на Ленсдаун послужија како база при донесувањето на мирцштегскиот реформен програм.[108]

Средбата помеѓу австриските и руските дипломати го обрнала вниманието на светската јавност и на македонските револуционери. Со голем интерес се следеле разговорите и резултатите од нив. Разговорите започнале во Шенбрунскиот дворец во Виена, а продлжиле во малото штаерско место — Мирцштег. Таму и беа донесени главните точки на програмот, кои по ова живописно место го носат називот во историјата и во историјата на дипломатијата — „Мирцштегски реформи" или „Мирцштегски реформен програм". Реформниот програм бил донесен на 2 октомври 1903 год. На трети октомври министрите Голуховски и Ламсдорф испраќаат на своите амбасадори во Цариград телеграми со идентична содржина, во кои им наложувале да и ги соопштат на Високата Порта резултатите од разговорите.[109] Портата на тој демарш веднаш одговорила со идентична нота, одбивајќи да ги прими донесените реформи. За да го попречи исполнувањето на реформите во дело, Илдиз Кјошк издава специјално ираде, во кое инсистира да се воведат оние делови на реформите, што беа донесени со ирадето од декември 1902 год., и не беа спроведени во дело.[110] Намерата на Портата за попречување на реформите и за одбегнување на „ефикасната интервенција" била очигледна.

Печатот во Европа различно ги коментирал резултатите од средбата во Мирцштег. „Neue Freie Presse" пишува, дека на конференцијата во Мирцштег не се однесувало за основна промена на „февруарскиот реформен програм".[111] „Times" пишува, дека главната причина за нередите во Македонија е во непоправливата лоша турска управа и Франц Јосиф и Никола II не ќе се надеваат на голем успех.[112]

Текстот на мирцштегскиот реформен програм и го предале на Високата Порта Австро-Унгарија и Русија, со заедничка нота од 22 октомври 1903 год.[113] Програмот им бил предаден и на другите заинтересирани влади и на јавноста.

---

107) Aff. Macédoine dok. 37, p. 36—37; Ламушъ, Петнадесеть години стр. 27.; Krainikowsky Question de Macédoine, p. 153—154; Силјанов, Освоб. борби, т. II, стр. 83—84.

108) До слични заклучоци дошле, во време на една средба, Ламсдорф и Делкасе. Последниот изјавил дека би бил склон на мислењето да се подели Македонија на сектори и тие да бидат окупирани од војски на големите сили. Ламсдорф меѓутоа, нагласил да се поверат секторите на странски жандармериски офицери. (Aff. Macédoine p. 36—37).

109) Dip. Aktenstucke dok. 31, S. 15; Doc. Diplomatiques dok. 453/II, p. 599—600.

110) Сијанов, Освоб. борби т. II, стр. 40—41.

111) Баждаров, Мюрцштег, стр. 24.

112) Ibid, стр. 25.

113) Dip. Aktenstucke dok. 16, S. 19; Doc. Diplomatiques, dok 42, p. 41.

Главните точки на реформниот програм се содржаат во следното:

„1. Се поставуваат кај главниот инспектор Хилми паша специјални агенти на Австро-Унгарија и Русија. Тие ќе го следат главниот инспектор, ќе му обрнуваат внимание за потребите на христијанското население и за незаконитата работа на локалните власти, ќе го надгледуваат спроведувањето на реформите и ќе поднесуваат за сѐ извештаи до своите влади.

2. Еден странски генерал со странски офицери ќе биде наименуван за жандармеријата, која Македонија ќе ја раздели на сектори за надзор, обука и организација.

3. По смирувањето на Македонија Турција ќе ги промени границите на административните единици, со грижа подобро да се групираат народностите.

4. Администрацијата и судството мора да бидат преуредени, а христијаните да бидат примени во служба и да се работи за решавањето на месната самоуправа.

5. Мешани комисии со еднаков број на христијани и муслимани ќе ги иследуваат сите направени злочини за време на сегашните нереди.

6. Турција ќе ја надокнади на христијаните-бегалци штетата и ќе подигне куќи, цркви и училишта што ги урнаа Турците. Пари за надокнада ќе им делат на оштетените одбори во кои ќе заседаваат повидни христијани под контрола на цивилните агенти.

7. Сиот едногодишен приход од даноците не ќе се собира од селаните во изгорените села.

8. Турција мора да го преземе февруарскиот и мирцштегскиот реформен програм без одложување.

9. Нередовната војска (илавето и башибозукот) треба веднаш да се распуштат".[114]

Во реформниот програм донесен во Мирцштег, како поента се подвлекува именувањето на двајца европски со-

[114]) Програмот досега е објавен во неколку дипломатски збирки и публикации. Би ги навеле најважните: Turkey № 2 (1904) dok. 103, p. 96—97; Aff. Macédoine p. 39—41; Question des Réformes p. 109—110 (Supplement); Mémoire p. 253—255; Реформы в Македонии, стр 15—18; Voinov, Quest. Macéd., p. 155—158; Pinon, L'Europe p. 184—185; Focieff, Just. Tirquie, p. 103—105; Draganof, Macédoine, p. 83—85; Debidour, Hist. diplomatie, p. 107; Šulek, Diplom. Historija, str. 144—145; Krainikowsky, Question de Macédoine, p. 155—157; Sax von Ritter, Geschichte des Machtverfalls des Türkei, S. 548—549.; Баждаров, Мюрцштег, стр 27—29; Данев, Диплом. история стр. 110—111; Гуч, Диплом. историја стр. 337—338; Поповић, Источ. питање, стр. 155; Янков, Европ. дипломатия стр. 8—9; Ламуш, Петнадесет години стр. 27; Силјанов, Освоб. борби т, II, стр. 42—43; Сборник договоров России стр. 329—332; Динев, Илинден. епопеја т. II, стр. 78; Лапе, Одбрани четива т. II, стр. 289—291 Мојсов, Околу прашањето, стр. 281; Кьосев, История стр. 331—333; Андоновски, Средбата, стр. 4.

работници на Хилми паша и странски генерал како началник што ќе се грижи за реорганизација на турската жандармерија. Потоа потцртано е и мешањето на странските претставници и во останатите гранки на турската администрација. Тоа во извесна смисла значело повреда на султановиот авторитет и директно мешање во работите на Турција иако извршната власт била во рацете на главниот инспектор Хилми паша. Од друга страна. потребно е да се спомне дека во самата суштина програмот беше во некои клаузули нејасен и непрецизен кое Портата многу ќе го ползува (особено точка 3, 4, 5 и 7 од реформниот програм).[115]

Високата Порта веднаш реагираше во врска со донесувањето на мирцштегскиот реформен програм и го отфрли како „беспредметен" и „непотребен", со нота од 3 ноември 1903 год.[116] Намерувајќи да добие во време и да ја отклони примената во дејство на реформниот програм, Портата во други ноти варираше со различни предлози и формулации.[117] Тоа ѝ беше причина да се наложи поефикасен притисок од страна на силите во полза на приемот на реформите. За примање на реформите се придружи и Германија. Таа сметаше дека со тие реформи ќе се пресече патот за извесно време на нови мешања во Турција од Англија и од другите големи сили. Затоа настојуваше пред Портата за примање на реформниот програм. Германскиот пратеник во Цариград баронот Маршал, прави на 8 и на 11 ноември 1903 год., демарш кај Портата, обрнувајќи ѝ внимание на сериозноста на положбата и ѝ советува да ги прими предложените реформи во целина и без одложување.[118] Во таа смисла се изјасниле и пратениците на Австро-Унгарија и Русија со нота од 11 ноември 1903 год., Во нотата се истакнува, дека секоја сопротива е врзана со опасноста за зголемување на движењето во полза на „генерал-губернатор и полномошник на Европа".[119]

---

115) Рапопорт го вели (Au Pays des Martyrs, p. 26) по ова прашање следното: „Секој што ќе го прочита внимателно текстот на Мирцштег скиот програм ќе добие впечаток, дека има пред себе една проста хартија што ја бележи (во општи црти) намерата на обајцата министри односно Македонија".

116) Dip. Aktenstucke dok 21, S. 22—24.

117) Интересно е да се подвлече мислењето на Хилми паша за Мирцштегските реформи. Српскиот битолски конзул ѝ го соопштува на својата влада на 20. XI. 1903 год., следното: „Хилми паша говорел на еден мој колега дека тој како Турчин не може да биде доволен со најновиот проект за реформи, но, како главен инспектор, тој се радува, затоа што сега ќе може Европа да увиди дека и Портата и самиот тој искрено работат за подобрување на работите во Македонија, дека не им достасувала добра волја, но условите не им дале ништо да направат," (Лапе, Нови документи стр. 137).

118) Grosse Politik XVIII/1, S. 386—387, 388.

119) Aff. Macédoine p. 46—47; Grosse Politik S. 388.

Овие демарши на силите ја принудиле Портата на отстапување и со нота од 24 ноември 1903 год., ги примила реформите во начело, задржувајќи го правото да преговара за поединостите околу нивното спроведување во дело.[120]

По оваа начелна согласност на Портата, Австро-Унгарија и Русија ги назначиле на 8 декември 1903 год., своите цивилни агенти кај Хилми паша и тоа Русија-Демерик, конзул во Бејрут и Австрија-фон Милер, конзул во Одеса.[121]

Иако Турција ја даде својата начелна согласност лесно не го прими спроведувањето во дело на реформниот програм. Постојано го одложувала тоа прашање, преку многубројните конференции и разговори. Високата Порта не можела да се согласи да даде неограничени права на цивилните агенти. Во почетокот на февруари 1904 год., бил постигнат компромис по кој можеле цивилните агенти, во присуство на турски чиновник да вршат анкети, да добиваат жалби од населението, да инсистираат за исполнување на реформите, но немале право да издаваат одредби и наредби. Тоа право единствено ми припаѓало на Хилми паша.[122]

Прашањето за реорганизација на жандармеријата исто така било спроведувано со тешкотии. Во ова прашање знатно влијаела и политиката на одделните големи сили. Нарочно било спорно прашањето кој ќе раководи со реорганизацијата на жандармеријата. Турците предлагале да се назначи на таа должност Германец. Меѓутоа, Германците одбиле мотивирајќи, дека со тој чекор ќе се повреди традиционалното германско-турско пријателство. Австро-Унгарија прави интересен пресврт, иако тоа се косело со нејзините интереси, бидејќи нејзините аспираторски намери спрема Македонија се додирнувале со тие на Италија[123], и предложува да се назначи

120) Aff. Macédoine p. 48; Dip. Aktenstucke dok. 28, S. 28–29.

121) Aff. Macédoine p. 47.

122) Aff. Macédoine p. 61, 62—63; Ламуш, Петнадесет години, стр. 28; Силјанов, Освоб. борби т. II, стр. 48—49.

123) Италија била доста запоставена со мирцштегскиот реформен програм. Тој бил донесен без неа и ако она била член на тројниот сојуз. Италија се раководела од свои империјалистички прохтеви и била „силно“ заинтересирана за приликите на Балканот, сметајќи ја за своја интересна сфера Албанија, северниот и дел од западна Македонија и Новопазарскиот санџак, каде што се судирале со австроунгарскиот империјализам. За назначувањето на италијан. генерал Де Џорџис за началник на жандармеријата, еднаш германскиот кајзер изјавил дека овој избор го смета за непромислен, бидејќи на италијанската дипломатија многу и се олеснува „остварувањето на желбата на Италија во Албанија, а и на Силите од противничкиот табор на Балканот“. (Grosse Politik S. 402—403). За политиката на Италија на Балканот, односно Македонија: Cf. Amadori, La questione rumeli(ta (Macedonia etc) e la politica italiana; Manteqazza, Questioni di politica estera (6. La Macedonia e le reforme); Pellegrini. Verso la guerra? (10. La questione macedone e l'Italia); Chlumecky, Oesterreich—Ungarn und Italien. Das Westbalkanische Problem und Italiens.

за началник на жандармеријата италијанскиот генерал — Де Џорџис.[124] По долги преговори Портата била принудена да се согласи со именувањето на генералот Де Џорџис са началник на „македонската жандармерија". Високата Порта се опирала и за назначувањето на странските офицери, што ќе се занимавале со реорганизацијата на жандармеријата, но по долги перипетии била принудена да отстапи.

Пред Портата да го одобри нивното назначување, странските офицери се собрале во Цариград во почетокот на февруари 1904 год. Тие започнале да се консултираат околу програмот за реорганизацијата на жандармеријата. Тоа консултирање се раководело од генералот Де Џорџис и со учество на војните аташеа на силите, акредитирани во Цариград. Кај некои автори тоа консултирање или конференција на странските офицери го носи називот — „специјална мисија",[125] додека пак во некои дипломатски извештаи — „меѓународна комисија".[126] Комисијата започнала со работа на 8 февруари 1904 год.,[127] Оваа комисија одделно заседавала и не влегувала во директни односи со Портата, туку посредно, преку пратениците на силите. Таа работела повеќе од два месеца и се занимавала со разни прашања. Биле разменети доста ноти и се постигнала согласност дури кон крајот на март 1904 год. Портата се согласила со именувањето на останатите офицери, чиј број не требало да надминува повеќе од 25 луѓе. Странските офицери требало да се ограничат само на реорганизацијата на жандармеријата, како инспектори и инструктори. За помошници на генералот Де Џорџис биле именувани: генерал Ф. А. Шостак (Русија), полковникот гроф Салис-Севис (Австро-Унгарија), полковникот Сињориле (Италија), полковникот Веран (Франција), полковникот Фелхалм (Велика Британија)[128], и мајорот фон Алтен (Германија).[129]

---

124) Од една белешка објавена во љубљанскиот дневник: „Slovenski Narod" (6, 9, I. 1904, стр 5) можат да се извлечат некои биографски податоци за Де Џорџис. Тој бил роден во Суса (на Пиемонт). Во 1865 год., станал поручник и служел до 1875 год. Потоа бил повелник на 46 пехотен полк а потоа заземал неколку виши должности во италијанската војска. Последната должност му била, пред да замине во Македонија, началник на една дивизија на Сардинија, Говорел четири јазика.

125) Силјанов, Освоб борби т. II, стр. 49.

126) Aff. Macédoine dok. 66, p. 75.

127) Ibidem.

128) Форењ Офис соопштува на 29 декември 1903 год., дека полковникот Фелхалм е наименуван за раководител на британските офицери за реорганизацијата на турската жандармерија. (Turkey № 4 (1904) dok. 1/5, p 5).

129) Aff. Macédoine, dok 50, p. 51; Силјанов, Освоб. борби т. II, стр. 49—50.

За територијалната делба на Македонија се развиле во комисијата долги спорови. Се решило реформната акција да се одвива само во етничките граници на Македонија. Спорно било прашањето за делба на реформираните области по жандармериски сектори. И по ова прашање се судирале интересите на силите, бидејќи секоји целела да си ја запази својата сфера на влијание. Нарочно бил долг австро-унгарско-италијанскиот спор за првенство во западните и централните делови на Македонија. Италија се противставувала на стремежите на Австрија да го добие Скопскиот вилает.[130] Меѓутоа, Австрија категорички се заложувала и не сакала да го отстапи скопскиот вилает. Заради неактивноста на англиските и француските претставници во комисијата, Италија била принудена да отстапи и да се согласи со решението на комисијата. Решено било: Скопскиот вилает да го добие Австро-Унгарија; Битолскиот — Италија; Солунскиот — Русија; Серскиот — Франција; Драмскиот — Англија. Германија не учествувала во таа делба. На неа и била доделена управата на жандармериските училишта во Солун.[131]

Во комисијата долго се расправало и за компентенциите на началникот на жандармеријата, потоа за кадровите, за правилникот на жандармеријата, бројниот состав на странските офицери, за чиновите на офицерите, униформата и друго.

Комисијата завршила со работа кон крајот на март 1904 год.[132] Помошниците на Де Џорџис добиле наредба да отпатуваат во Солун и да започнат со спроведувањето во дело на реформната акција, со оној дел што се однесувал до реорганизацијата на турската жандармерија.[133]

---

130) За овој случај, Титони, италијанскиот министер на надворешните работи, изјавил: „Италија, чија балканска политика се изразува во догмата „Балканот на балканските народи" никогаш не сакала да и се даде организацијата на жандармеријата во битолскиот вилает. Таа била повеќе наклонета да прими некои од источните делови на Македонија, но со услов, на Австрија да не и се отстапи скопскиот вилает. Нејзината желба била да се избегне секоја причина за недоверба и сомневање — скопскиот и битолскиот вилает да им се отстапи на двете најнезаинтересирани големи сили — например Франција и Англија, а Австрија и Италија да земат други централни сектори", (Силјанов, Освоб, борби т. II, стр. 51).

131) Aff. Macédoine dok. 50 p. 51; Ламуш, Петнадесет години, стр 30—31; Силјанов, Освоб. борби т. II, стр. 51.

132) За одолжувањето работата на комисијата генералот Шостак изјавил: „Кореното македонско население не верува дека постои нашата жандармериска комисија што функционира некаде во Цариград, далеку од срцето на Македонија" (Силјанов, Освоб. борби т. II. стр. 54).

133) За работата на комисијата познати се опширните рапорти на Де Џорџис. Cf. Dip. Aktenstucke dok. 49, S. 44—45; Turkey № 4 (1904) dok. 90 p. 60—66.

## IV.

Според мирцштегскиот програм реформирањето требало да се одвива во два правца: во дејноста и контролата на цивилните агенти на теренот и во реорганизацијата на турската жандармерија од страна на странските офицери. Одбележувањето на нивната дејност, што подолу ќе ја изнесеме, ќе ни го осветли нивното „реформно" дело.

Цивилните агенти стигнале во Солун на 21 јануари 1904 год. Тие подржувале добри односи со генералниот инспектор Хилми паша. Бидејќи немале неограничени права за дејствување, Хилми паша како опитен и вешт дипломат, со истанчен источњачки усет, успеал да ги убеди и да ги дотера до таа ситуација да бидат зависни од неговите желби и повелби. Во она време јавна тајна било и се прикажувало дека Хилми паша ги ставил в џеп цивилните агенти.[134]

Во својата дејност цивилните агенти проектирале да се спроведат во дело клаузулите на реформниот програм, што се однесувале до реорганизацијата на администрацијата. Тие влегле и во финансовата комисија што постоела кај Хилми паша и што вршела финансиска контрола во вилаетот.[135] Вршеле контрола над распределбата на помошта наменета за пострадалите од востанието[136]. Работеле, доколку условите им позволувале, да водат сметка за правилното спроведување во дело на реформниот програм. Меѓутоа, сета нивна активност била напразна и резултатите од неа не биле ни малу задоволителни. Австрискиот претставник фон Милер изјавил: „при сегашнава администрација, при сегашниве расипани офицери, неплатени по три-четири месеци, купувани и продавани при секој случај, не е можно да се управува сериозно и со добри резултати."[137]

Цивилните агенти и нивните помошници често патувале низ разни краишта на Македонија, надгледувајќи го спроведувањето во дело на реформите. На патувањето тие често добивале молби и жалби од населението, што се поплакувало од тешката положба и зулумите вршени над нив од турските башибозуци. Меѓутоа, на тие молби цивилните агенти послабо се одзивале, бидејќи нивното решавање зависело пред сѐ од расположението на турските власти.

---

[134]) Ламуш, Петнадесет години, стр. 28.

[135]) Rappoport, Au Pays des Martyrs, p. 54.

[136]) Турската влада на име помош за пострадалите селани издала, по вилаетскиот лист „Monastir" од 3. XII. 1903 год., (Лапе, Извештаи стр. 361) во Битолскиот вилает, и тоа за Демирхисарска, Крушевска, Ресенска и Преспанска нахија, потоа во Леринска, Кичевска, Костурска и Охридска каза сѐ на сѐ 1 394. 446 гроша или во лири — 12.755 и 151 гр., за зидање и поправки на куќи.

[137]) Силјанов, Освоб. борби т. II, стр. 75.

Увидувајќи го таквиот однос на цивилните агенти, населението подоцна послабо подавало молби до нив. Поднесените молби биле само еден формален апел на народот за помош. Бидејќи; цивилните агенти не биле во состојба сами поволно да ги решат горештите прашања. Портините чиновници на разни начини им пречеле во нивната работа. Една изјава на рускиот претставник Демерик, е најкарактеристична за неуспехот на работата на цивилните агенти. „Ние — изјавил Демерик — дојдовме да ги избришеме солзите на три милионското население, а досега (мај 1905 год.,) ги избришавме само на десеторица луѓе.“[138]

Интересно е да се подвлече дека положбата на македонскиот народ им оставила изразит впечаток на странските агенти. Тие изјавувале дека духот на народот го „нашле доста бодер, покрај мизеријата што господарела.“[139]

Додека цивилните агенти постигнале ред неуспеси во спроведувањето на реформите во одредениот им домен на работа, странските офицери покажале во реорганизацијата на турската жандармерија знатна активност и постигнале некои задоволителни резултати.

Турската жандармерија пред реорганизацијата била слабо организирана и лошо дисциплинирана. Целта на странските офицери била да ја реорганизираат турската жандармерија по строго определ план изработен од страна на генералот Де Џорџис и на неговите помошници. Како база послужил Критскиот жандармериски правилник. Меѓутоа, турската воена и граѓанска власт доста им пречела на нивната работа. Поинтелигентните Турци сметале дека тоа е директно мешање во работите на Турција.

Отпрвин европските офицери работеле да ги прочистат кадровите на турската жандармерија и да ги пополнат со луѓе што тие ги сметале за способни. По барањето на генералот Де Џорџис, Портата дозволила да преминат во жандармеријата и офицери од армијата. Во Солун биле отворени неколку жандармериски училишта: Училиште за ученици жандари, („École des Élèves Gendarmes“), Училиште за офицери од армијата и Училиште за подофицери, Слични училишта биле отворени во Битола и Скопје.[140] Според едно соопштение, до септември 1904 год., работеле во училиштата во Солун два курса што дале околу 40 офицери, исто толку подофицери и 80 жандари.[141]

---

138) Соларов, България, стр. 127—128.

139) Силјанов, Освоб. борби т. II, стр. 78. Карактеристична е исто така изјавата и на Италијанот Ет. Лодди. (Револ. лист V/85 — А. Митрев, Хр. Узунов, стр. 71—73.

140) Turkey № 2 (1905) dok. 33, p. 23; Ламуш, Петнадесет години, стр. 34.

141) Славейков, Из дейноста, стр. 91.

Во разните сектори на земјата била организирана мрежа од жандармериски станици што се поврзувале преку патроли. Началниците на одделните сектори често ги инспектирале своите сектори и како цивилните агенти и тие добивале молби и жалби од народот. Началниците на секторите често пати се состанувале кај генералот Де Џорџис и одделните прашања заеднички ги решавале.

Интересно е да се подвлече слабиот прилив на Македонците во реорганизираната жандармерија. Со една наредба. Внатрешната Организација им забранила на своите членови да постапуваат на служба во жандармеријата.[142] И покрај многуте апели од страна на странските претставници приливот во жандармеријта бил осетно мал. Според А. Тошев, од 594 коњанички и пешачки стражари во Битолскиот вилает, само 89 биле Македонци, додека бројот на сета жандармерија изнесувал 2716 луѓе. Од 121 полициски стражари, 94 биле муслимани, 18 Грци, 2 Власи, 2 Евреи и 5 Македонци.[143]

Со реорганизацијата на жандармеријата се постигнале некои резултати во подобрувањето на жандармерискиот кадар, додека пак положбата на народот си останала на истото ниво како и порано пред реформната акција.

Незадоволителните резултати што се постигнаа со мирцштегскиот реформен програм беа очигледни. За да ја поправат положбата некои сили ја продолжија својата „реформна“ политика спрема Македонија. Периодот од 1903—1908 година се карактеризира со продалбочување на спротивностите помеѓу империјалистичките држави. Тогаш постоеја овие империјалистички групации: „Сојузници“ — Англија, Русија и Франција; „Троен Сојуз“ — Германија, Австро-Унгарија и Италија. Германија сѐ посилно го затврдуваше своето влијание во Турција. Англија најде за сходно пак да проговори за интервенција во државата на „Болниот човек“. Со флотска демонстрација од 16 декември 1905 год., некои сили ја принудиле Портата да ги прими финасиските реформи за Македонија. Нацрт за форми се донел и за време на средбата помеѓу англискиот и рускиот суверен во Ревал, во јуни 1908 год. (средбата е позната под име — „Ревалска Средба“). По тој нацрт Македонија добивала автономија[144]. Меѓутоа, младотурската револуција го попречи спроведувањето во дело на овие реформни предлози.

При крајот на 1909 год., силите откажаа, да ја вршат реформната акција во Македонија[145].

---

142) Силјанов, Ослоб. борби т. II, стр. 90.

143) Тошев, Балк. войни стр. 131.

144) Ламуш, Петнадесет години, стр. 37—39; Гуч, Диплом, историја стр. 342—344.

145) Rappoport, Au Pays des Martyrs, p. 84; Ламуш, Петнадесет години, стр. 38.

V.

Историјата на македонскиот народ по Илинденското востание се карактеризира со уште два момента: прво, со зголемување на оружаната пропаганда на балканските буржоазии; и второ, со зголемување активноста на Внатрешната Организација и нејзиниот расцеп по Рилскиот конгрес. Зголемувањето активноста на оружаните пропаганди на балканските буржоазии било овозможено и од специфичната „толерантна“ политика на Хилми паша, што било составен дел на неговата тактика за дискредитирање на Внатрешната Организација.

Односот на балканските буржоазии и по Илиденското востание останал завојувачки. Илинденското востание значело во извесна смисла сигнал за зголемувањето на нивната агресивна политика спрема Македонија.

Бугарските господаречки кругови сметале дека сега, по востанието, положбата во Внатрешната Организација е дискредитирана и дека настапило време за засилена оружана пропаганда во Македонија. Покрај тоа, тие сметале дека созрева и ситуацијата за зголемување на буџетот потребна за проширување на воениот потенцијал, како евентуална мерка во случај на војна со Турција. Во годините 1904 и 1905 врховистичките чети масово навлегувале во Македонија и со своите акции придонесувале уште повеќе да се влоши положбата на незаштитеното население. За испраќањето на врховистичките чети во Македонја „Револ. Лист“ во една статија од 9 декември 1904 год. пишува помеѓу останатото и ова: „Првата задача на овие чети, што ги испраќа тука генералот Цончев, е да ги гонат сите наши другари — селани, што ги примаат и помагаат организационите чети. Меѓутоа, тие одат уште подалеку: тие ги принудуваат селаните да ги предаваат нашите чети на Турците . . .“[146] Со уфрлените врховистички чети раководеле бугарски офицери и нивните акции биле главно уперени против членовите на Внатрешната Организација и против мирното население. Внатрешната Организација била принудена со енергични мерки да ги одбие сите напади на врховистичките чети. Врховистите ги зголемиле своите напади и по 1905 година, но сега маневрирајќи со десницата на Внатрешната Организација, обединувајќи ги своите акции против левото крило на Внатрешната Организација.[147]

Во овој период карактеристични се односите и помеѓу бугарските и српските господаречки кругови. Во 1904 година доаѓа до заклучувањето на српско-бугарската спогодба, до поделба на сферите на влијание во Македонија.[148]

---

146) Револ. Лист 9. XII. 1904.

147) Д. С. Страници, стр. 11; Кьосев, История стр. 395—397.

148) Силјанов, Освоб. борби, т. II, стр. 320—327 passima; Кьосев История стр. 397—400.

Српските господаречки кругови ја менуваат исто така својата ориентација спрема Македонија по Илинденското востание. Разните четнички организации ја зголемиле својата активност во испраќањето на чети во Македонија. Во 1905 година доаѓа до централизирање на раководењето, со тоа што организацијата „Српска одбрана“, го презема раководството со четничката акција, со систематското испраќање на чети во Македонија.[149] Нивните цели се состоеле главно во тоа, да го зголемат големосрпското влијание во Македонија, да се борат против редовите на Внатрешната Организација.

Во исто време ги зголемуваат своите завојувачки акции спрема Македонија и господаречките кругови на грчката буржоазија. И тие исто така ја менуваат својата тактика по Илинденското востание. Зимата 1903—1904 година грчката влада испраќа во Македонија неколцина свои офицери да ја испитаат ситуацијата, условите за зголемување на своите мегаломански влијанија. По инспекцијата на овие офицери, во Атина бил формиран комитет, што имал за цел да раководи со четничкото движење, со испраќањето на андартски чети во Македонија. Грчките конзулства, духовните лица и другите установи и личности во Македонија, се гнезда откаде се шири активноста на големогрчката пропаганда.[150]

Во ова време ја зголемува својата активност и романската пропаганда. И круговите на романската буржоазија, за зголемување на своите интереси во Македонија, започнале со испраќање на наоружани чети во Македонија.[151]

Сите овие наоружани пропаганди на балканските буржоазии ги ползувала турската власт. Раководејќи се со прин-

---

149) Силјанов, Освоб. борби т. II, стр. 280—290 passima; Кьосев, История, стр 403—407; Јовановић, Четнички покрет у Ј. Србији под Турцима; Споменица стр. 271—307; Миленовић, Четничка акција. Народ. Енцикл. св. IV, стр. 945—948.; Ј. Јовановић, Јужна Србија стр. 150—172; Пеђанац К., Четн. акција, стр. 16 25 и сл; и други.

150) Силјанов, Освоб. борби т. II, стр. 143—233 passima; Кьосев, История стр. 407—413; Силјанов, Към историята на гръцката пропаганда въ Македония Псп. LXX/3-4.; Поважни грчки трудови по андартското прашање: Βλάχος, Τό Μακεδονικόν ὥς φάσις τοῦ Ἀνατολικοῦ ζητήματος. Ἀ. 1935; Δραγούμης, Μαρτύρων καὶ ἡρώων αἷμα. Ἀ. 1914: Μακεδνοῦ, Μακεδονικὴ κρίση. Ἀ. 1903; Μελᾶς Π. Βιογραφία. Ἀλεξάνδρεια 1926; Μόδης, Μακεδονικός ἀγών καὶ Μακεδόνες ἀρχηγοί. Θεσσ. 1950; Καζάσης, Τὸ μακεδονικὸν πρόβλημα. Ἀ, 1937; Ἀναστασοπούλου, Οἱ Πανσλαυισταί, οἱ μεγάλοι ἐχθροὶ τοῦ γένους. Ἀ. 1906: Γυαννοποίλου, Οἱ Σλαῦοι κατα τῶν Ἑλλήνων. Ἀ. 1949: Κλέανθους, Ἱστορία τοῦ Ἑλληνισμοῦ. Ἀ. 1923; Τσάλη, Το δοξασμένο Μοναστήρι. Θεσσ. 1932; Χρηστίδη, Το Μακεδονικὸν ζήτημα κα αἱ ἑλληνογιουγκοσλαυικαί σχέσεις Ἀ. 1950 и др. Во последно време осврт на андартското движење и критичен преглед на андартската литература даде Моісов, Околу прашањето стр. 51, 327; и М. Х. Василев, „Македон. борба“ на грчките андарти, Современост V/4 (1955) стр. 287—307.

151) Барбулеску И., Румуни према Србима и Бугарима, нарочито са погледом на питање Маћедонских Румуна. Б. 1908; Силіанов, Освоб. борби, т. II, стр. 256—270 passima; Кьосев, История, стр. 413—414 и др.

ципот „divide et impera“, таа ги ползувала наоружаните пропаганди во борбата против Внатрешната Организација или фаворизирала една пропагандна против друга. Овие наоружани пропаганди на балканските буржоазии му нанесоа најмногу штета на македонскиот народ и на македонското национал-револуционерно движење. Тоа дало повод на Внатрешната Организација да ги зацврсти своите редови и да ја зголеми својата револуционерна активност.

Порано ја констатиравме дезорганизацијата во редовите на Внатрешнатаа Организација и стремежите на некои нејзини поглавни раководители да дадат оценка на настанатата ситуација и нов импулс на борбата. Таа нивна активност придонела да се зацврстат редовите на Организацијата. Скоро во сите кругови на револуционерната Организација се дискутирало за положбата на Организацијата и за понатамошната активност околу зацврстувањето на нејзините редови. Во тие кругови често се повторувало: „Што ќе правиме сега?“. За тие дискусии еден историчар и современик на едно место вели: „Како што дипломатите беа загрижени за реформите во управувањето со вилаетите, така и револуционерите лежеа и спиеја со мислата за реформирање на Организацијата“.[152]

Се покренала иницијативата да се одржи едно советувањето помеѓу повидните раководители на Организацијата, да се направи анализа на минатата дејност и да се донесат смерници за идна активност. Такво советување организирало Задграничното претставништво на Организацајата во Софија, во јануари 1904 година, со учество на повидни раководители од сите краишта на Македонија. Еден историчар за тоа советување вели: „Заседанијата немаа за цел, а тие што заседаваа нема нужни квалитети да земаат решенија задолжителни за внатрешноста. Се работело на тоа да се изјаснат одделните прашања во другарска размена на мисли по прашањата што ги возбудувале и мачеле сите. Што да се прави? Какво ново уредување би и одговарало најмногу на револуционерната Организација, со тоа да и се врати силата и авторитетот, за да може да одговори на новите услови и потреби? Организацијата била сериозно растресена. Нејзината мрежа била раскината повеќе одошто во која да е афера во минатото. Нејзината хиерархија била во поголема степен обезвластена, дисциплината била доста ослабена. Централниот комитет изгубил за време на востанието доста од своето значење како врховно раководно тело. Според околностите окрузите се оспособиле повеќе или помалку како самостојни тела, механички поврзани помеѓу себе. Оваа ненормална ситуација породила во софиските заседанија доста прашања од принципиелен и тактичен ка-

---

152) Силјанов, Освоб. борби т. II, стр. 57.

рактер".[153] Советувањето траело неколку дена. На него се воделе долги спорови. Еден учесник во тоа советување вели: „Од многуте прашања, најмногу нѐ интересираше прашањето за востанието: дали требаше да се прави такво востание? Од многуте, најмногу серчаните настојуваа да докажат дека било востанието многу прибрзано и катастрофално за населението на Македонија. Востанието не донело никакви реални резултати, туку само едно разрушување на селата и тн".[154] Сите дискутанти ја осудувале борбата на врховистите. На советувањето не се донеле никакви решенија. На ова советување веќе се изјасниле два става во Внатрешната Организација: лево и десно крило, додека помеѓу нив била и средината, таканаречените центристи без одредена физиономија. Таа подоцна се губи. Десницата или умерените или како некои што ги викаат револуционерни позитивисти, биле следбеници на поставката да се исползуваат поуките од востанието и востанието да се исфрли како метод во борбата, тој да се замени со индивидуални акции за предизвикување на надворешно влијание. Тие воделе чиста врховистичка политика. Главен претставник бил Христо Матов. Левицата извлекла сериозни заклучоци од востанието. Таа одела по патот на Гоцевите идеи. Била спротивна на деломичните и партизанските востанија, а за општо востание кога за тоа ќе бидат погодни и внатрешните и надворешните услови; била против какво и да е надворешно мешање.[155] Оваа делба се пренела и на организациите во Македонија.

За време на советувањето во Софија, кај повеќето присутни се покренала идејата да се направи писмено изложување до револуционерните комитети и до одделните личности во Македонија, за идна активност во редовите на Внатрешната Организација. Тоа изложување било готово кон средината на 1904 година и било испратено во Македонија. Тоа изложување било наречено „Директива" и во него влијанието на левичарите е несомнено. Во „Директивите" се потенцираат следните точки: 1. Востанието да не се предодредува од одделни лица, туку треба да се диктира од внатрешните услови на организациониот развиток. 2. Во иднина да се работи за зацврстувањето на Организацијата не одредувајќи го моментот на востанието. 3. Да се работи по статутите и правилниците издадени од Организацијата пред востанието. Агитацијата да биде еднообразна во сите реони. 4. Народот да не се подмамува со помош однадвор, туку да се придржува за своите оганизаторски сили. 5. Во Организацијата да се опфатат незадоволните елементи од

153) Силјанов, Освоб. борби т. II, стр. 58—59.

154) Г. п. Христов — Мемоари, (според Кьосев, История стр. 343).

155) Силјанов, Освоб. борби т. II, стр. 60; Д. С. Страници, стр. 13; Кьосев, История, стр. 344—345.

сите националности. 6. Во секое населено место да има јадро на Организацијата. Да се обрне внимание на селските судови и на селската самоуправа. 7. Работа на членовите на Организацијата во масите. Агитацијата да се води на меѓународна основа. Како принцип на зближување на балканските народи се зема балканската федерација и т. н.[156] Овие „Директиви" имаа знатно влијание за понатамошнит развиток на македонското национал-револуционерното движење.

Поглавните раководители на Внатрешната Организација сериозно се зафатиле со работата за зацврстување редовите на Организацијата. Се сметало дека преку одржувањето на окружните конгреси на револуционерната Организација ќе се соживи Организацијата и дека ќе се даде стимул за понатамошна работа. А сета активност да се сумира на еден општ конгрес, кој и ќе одреди смерници за работа.

Прв окружен конгрес на Организацијата е на Битолскиот революционарен округ, таканаречен „Прилепски" или „подвижен", кој се одржал во околијата на Прилеп, во мај 1904 година. На него присуствувале и Ѓорче Петров, Даме Груев, Пере Тошев и други· Се дискутирало за уредувањето, управата и понатамошната тактика на Организацијата. Д. Груев предложил свој проект за нов устав во кој е потцртана апсолутната централизација, додека Ѓ. Петров и Пере Тошев се спротивставиле на тој проект и се придржувале на принципот за демократски централизам, на системот за децентрализација на Организацијата. П. Тошев покрај децентрализацијата го истакнувал и принципот за изборност во Организацијата. На конгресот, по долгите дискусии, победило мнозинството што ги подржувало предлозите на Ѓ. Петров и П. Тошев. На конгресот бил изработен и правилник за четите. Донесен е и став за осудување на оружаните пропаганди на балканските буржоазии и против нив да се спротивставува со енергични мери, но на борбата да не ѝ се придава националистички карактер.[157]

Конгресот на скопскиот револуционарен округ се одржал во Осоговската планина, во средината на јануари 1905 година. Во овој револуционерен округ влијанието на десничарите било доста зголемено. Конгресот на своите заседанија ги примил тезите на Христо Матов и „Директивите" донесени во Софија. Го отфрлиле проекто-уставот изработен од конгресот на битолскиот револуционарен округ. Тие изработиле правилник само за својот округ. Тие сметале дека за нив не постои прашањето за Централен комитет и за

156) Кьосев, История, стр. 345—347.

157) Христовъ, Окрѫжния конгресъ въ Прилепско Сб. Илиндень (1922); Силјанов, Освоб. борби, т. II, стр. 62—72; Кьосев, История, стр. 348—351.

општиот конгрес, туку само окружниот конгрес и окружниот комитет кој имале право да ги решаваат сите горешти проблеми. Стремежот за партикуларизам бил очигледен. Овој став бил осуден од многу членови на револуционерната Организација, нарочно од левичарите.[158]

Окружниот конгрес на солунскиот револуционерен округ се одржал во јуни 1905 година. За решенијата на овој конгрес заклучуваме од протоколот на конгресот што паднал во рацете на генералниот инспектор Хилми паша и подоцна приложен во еден конзулски извештај. Во Протоколот се потенцираат следните точки: Во иднина четите да не бидат големи и воинствени; да се влијае со убедување; Организацијата да не е само во рацете на учителите, туку да се привлекуваат и луѓе од другите професии; да се образува суд за судење на Борис Сарафов; се осудува идентифицирањето на делатноста на Внатрешната Организација со таа на Екзархијата и на екзархиските чиновници; да се работи врз основа на автономијата и се осудува секој потфат за делба на сферите на влијание или за делба на областите помеѓу балканските држави; се препорачува Организацијата да биде поставена на самостојна основа и да биде независна од балканските држави; да се преземат мерки против пропагандата и тн. Конгресот се изјаснил негативно за изборноста во Органзацијата. И во овој округ левицата имаше знатно влијание.[159]

Конгресот на струмичкиот револуционерен реон се одржал во месец јуни 1905 година. Влијанието на левичарите во овој реон, по серскиот округ, било најголемо. На овој конгрес се донесени следните заклучоци: Се основаат специјални судски институти, со тоа да им се одземе правото на раководните тела да судат; се изработил правилник за судска постапка; се донеле и решенија од економски карактер; се определило од житните производи на населението да се одреди за секој член по 270 оки, додека останатото се оданочува со 5 проценти годишен данок во полза на Организацијата и т. н. Овие решенија донесени на овој конгрес на струмичкиот реон, се потврдиле и на конгресот на округот, што се одржал во летото 1905 година, а исто така се потврдиле и решенијата на „Директивата".[160]

---

158) Протоклътъ на Скопския конгрес 1905 год. Ил. Илиндень V 4; Първия редовенъ окрѫжен конгресь на Скопск. револ. окрѫгъ. сб. Илиндень (1925); Силјанов, Освоб. борби т. II, стр. 362 – 366.; Кьосев, История, стр. 351—353; Под внимание би дошле и работите на Хр. Матов, Основи на ВМРО. София 1904; Възстанишки действия. Соф. 1925 и др.

159) Силјанов, Освоб. борби т. II, стр. 366—368; Кьосев, История, стр. 353—354.

160) Силјанов, Освоб борби т. II, стр. 368—369;

Конгресот на серскиот револуционарен округ се одржал при крајот на јули 1905 година, во Пирин Планина. Конгресот го имал следниот дневен ред: Извештаи за положбата во Организацијата и округот: избор на војводи; просветна дејност; стопанска дејност; избор на делегати за општиот конгрес на Организацијата; избор на окружен комитет и друго. Од извештаите поднесени на конгресот се заклучува дека организационата мрежа потполно била установена и дека Организацијата развила интензивна дејност; дека е духот на народот бодар и дека вербата во револуционерното движење е уште поцврста. По втората точка се препорачувало, да се врши избор на раководители. Конгресот решил да се зголеми агитацијата меѓу другите националности; да се зголеми културно-просветната дејност; да се назначуваат учители по одобрувањето на Организацијата. Се решило и да се присилуват чифликсајбите де ги продаваат своите чифлизи, а селаните да купуваат чифлизи и така да се ослободуваат од чифлигарското ропство. Понатака се решило да се бојкотуваат финансиските и стопанските мерки на турската држава, нарочно при собирањето на десетокот, и т.н. Голема улога на конгресот изиграл водачот на серчаните — Јане Сандански.[161]

Конгресите на окрузите на револуционерната Организација ја оцртаа положбата што владееше во неа. Очигледно беше искристализирањето на групите во Организацијата — на левица и десница. Меѓутоа, се покренувало прашањето за одржавање на еден општ конгрес што ќе ги усклади тие разногласија и ќе даде генерална линија на движењето. До таков општ конгрес се дојде и тој беше одржан во октомври 1905 година во Рилскиот манастир и оттаму конгресот е наречен и „Рилски“. Конгресот заседавал цел месец и на него присуствувале делегати од сите революционерни окрузи, на број 22. За претседател на конгресот бил избран Даме Груев. Конгресот имал опширен дневен ред и опфаќал разни прашања од дејноста на Организацијата. Тој се состоел од следните точки: Извештај за дејноста на Организацијата и положбата на Организацијата по окрузи и реони; идната дејност на Организацијата; уредување и управа на Организацијата; администрација, судство, финансии, култура и стопанство; однос на Организацијата спрема групаците; спрема пропагандите; спрема бугарскиот државен национализам и екзархијата; спрема врховистите, емиграцијата и општественото мислење во Бугарија; спрема одделните организациони

---

[161]) Силјанов, Освоб. борби т. II, стр. 369—372; Кьосев, История, стр. 355—357; Христов А., Револ. Судови на ВМРО. Скопје 1951. За Јане Сандански: cf. П. Делирадев, Јане Сандански, Соф. 1946; М. х. Василев—А. Митрев, Јане Сандански, Ск. 1948.

групи внатре и надвор на Организацијата; тактиката на Организацијата; извештај за работата на Централниот комитет и на Задграничното претставништво.

На конгресот делегатите ги изнесувале своите ставови и во дискусиите се оцртувала борбата помеѓу левицата и десницата. Најмногу заседанија му биле посветени на уредувањето на Организацијата. Најголема активност во овие дискусии покажал Пере Тошев, којшто ги бранел позициите на Битолскиот окружен конгрес. Него го подржувале Ѓорче Петров, Јане Сандански и други привржаници на левицата. Во уставот и правилникот се застапувал принципот за демократски централизам. На конгресот се говорело и за дејноста на некои членови на Организацијата, нарочно за Борис Сарафов. Тој бил обвинет дека примил 40.000 динари од српската влада за припуштање на една големосрпска чета во Македонија и за други негови авантуристички махинации. Конгресот донел компромисно решение, ако грешките се повторат и по ноември 1905 година, да се бара одговорност не само за новите постапки, туку и за старите.

Конгресот ги формирал основните линии на идната дејност. Се решило, наспроти новонастаната ситуација во земјата, Организацијата да продолжува да ја смета сенародната оружана борба против турската власт, како крајно средство во борбата за отстранување на турскиот господаречки режим. Организацијата се спротивставила и против востаничките акции однадвор и од политички обзири. Организацијата останува по идеите, дејноста, революционерна, во исто време таа си поставува за задача да го опфати целокупниот општествен и стопански живот на населението и да се замеша во него. Конгресот покрај мирцштегските реформи ги осудил и наоружаните пропаганди на балканските буржоазии. Организацијата сметала дека тие пропаганди биле орудија на државните влади кои целеле да ја завојуваат организационата територија; како такви тие се против автономијата на Македонија, го разделуваат населението, ја отупуваат неговата снага во борбата против Турците, убиваат невини луѓе, работат заеднички со турските власти против членовите на Организацијата и воопшто против неа. Конгресот ги осудил посебно тенденциите на големобугарската буржоазија, нејзините акции се осудени како штетни за Организацијата. Конгресот ги осудил махинациите на врховистите, исто така штетни за Организацијата. Конгресот ја потцртал својата самостојност, единството и силата на Внатрешната Организација. Се решило Организацијата да се спротивстави на разните групи кои работеле против законите и целите на Организацијата. Конгресот донел и основни задачи за секој округ; потоа за културно-просветната дејност меѓу населението. Во заклучоците по економските

прашања се одредувале надниците за жетварите; на момоците им се одредувало да примаат годишна плата; им се забранувало на христијаните да го откупуваат десетокот, потем турските земји и чифлизи. Иако се барало минимално зголемување на надниците на жетварите и платите на момоците, со тие мерки се целело да се подобри положбата на селаните. Забраната на купувањето на десетокот била мерка на Организацијата со која се целело да се забрани прикривањето на чифликсајбите зад името на некој христијанин. Додека пак забраната за купување земја од Турците во извесна смисла е нејасна. Некои тоа решение го објаснуваат вака: да не се откупуваат чифлизи само од едно лице, а да се избегне замената на турски чифликсајбија со христијански земјопоседник. На крајот од своето заседание конгресот избрал Централен комитет, Задгранично претставништво и редактор за својот печатен орган — „Револуционен Лист“.[162]

На Рилскиот конгрес на Организацијата левицата однела полна победа на своите идеи, на своите доследни ставови за принципите на революционерната борба на македонскиот народ. Се сметало дека редовите на Организацијата се зацврстени и дека саканото единство е веќе постигнато. Меѓутоа, со Рилскиот конгрес започнал вистинскиот расцеп во редовите на Организацијата — на левица и на десница. Десницата со тек на време се истакнувала со своите неоврховистички позиции. Нарочно својот став таа го потенцирала на таканаречениот „кјустендилски“ конгрес одржан во 1907 година во Кјустендил, на кој учествувале само десните елементи на Организацијата.[163]

Расцепот во Организацијата бил очигледен. Десницата со својата врховистичка идеологија имала привrзаници единствено само во скопскиот револуционарен округ, додека левицата била подржувана скоро во сите останати револуционерни окрузи. Центар на активноста на левицата биле серскиот и струмичкиот револуционерен округ. Нивната активност претставува посебна важност во историјата на македонското национал-револуционарно движење.

Расцепот во Организацијата имал тешки последици не само за понатамошниот развиток на македонското национал-револуционерно движење, туку и за положбата на македонскиот народ. Борбите, меѓусебните трвења ја ослабија снагата на Организацијата, организационата мрежа постепено се разединува. Населението беше дезориентирано и деморалисано.

162) Силјанов, Освоб. борби т. II, стр. 373—416 passima; Кьосев, История стр. 360—366; Христов А., Одлуке Рилског конгреса (1905) о организацији и раду револуционарних судова у Македонији. Архив за правне и друшт. науке 2 (1952) стр. 235—241.

163) Силјанов, Освоб. борби т. II, стр. 551—566 passima.

VI.

Од сето досега изнесено се наметнува консеквенцата дека ситуацијата во Македонија по Илинденското востание се карактеризира со неколку моменти од кои е секако најважна „реформната акција“ на Големите империјалистички држави во Македонија. Потребно е да се подвлече дека таа „реформна акција“ немаше некакви практични резултати, бидејќи таа не ја менуваше дадената положба, туку со некои свои мерки уште повеќе ја санкционираше. „Желбите“ да се „излекува“ господаречкиот османски систем не се остварија. Положбата на македонскиот народ не се подобри ни во политички, ни во економски поглед, туку таа, од изнесените веќе причини, стана уште потешка. Тоа и беше причината да се однесува македонскиот народ така индиферентно спрема реформната акција.[164]

Внатрешната Македонска Револуционерна Организација ги осуди мирцштегските реформи. Левото крило на Организацијата, кое доследно се придржуваше за Гоцевите принципи, беше против каква и да е туѓа интервенција во работите на Македонија, додека десното крило беше за неа и тоа го пропагираше.[165]

Уште во декември 1903 год., Внатрешната Организација го изрази својот став за реформите. Главниот штаб на востаничките одреди во цилкуларот од 10 декември 1903 год. истакнува дека реформите „со ништо не ги отфрлуваат вековните зла на турскиот режим . . .“ И понатака, тие реформи „ . . . се ништожни пред целта за која се бориме. Секој знае, дека ние не се бориме за жандарми и пандури, туку за отфрлување на омразниот турски режим . . .“[166]

---

164) За односот на македонскиот народ и на ВМРО спрема реформите интересна е една изјава на еден македонски револуционер (името не ни е познато): „Македонскиот селанец гледа дека европските офицери ги придружува турски заптија, дека тие офицери носат турски фесови (освен руските), дека добиваат жалби од турските затвори, во крајна линија, немаат никаква фактична власт — тоа е доволно, во очите на народот тие офицери да немаат некаков престиж. Ако тие имаат власт во свои раце би патувале во придружба на жандарми од месниот народ. — О! — Тогаш би било сè поинаку . . .“ И понатака „. . . Народот е пак со нас и ќе се успокои само тогаш, кога и ние ќе се успокоиме, затоа што ние сме со него еден дух и едно тело. Само автономијата на Македонија ќе нè успокои нас и ние ќе се бориме дотогаш, дури Македонија не стане автономна“ (Славянский Век (Виена) 87, 10. X. 1904, стр. 462—463).

165) Еден од умерените раководители на ВМРО, Даме Груев бил отпрвин за интервенција на силите. Во своите „Спомени“ (стр, 27) вели: „Од друга страна слухот за реформите донекаде нè ободри“. Ист ста̂в имал и К. Мисирков (Македон. работи стр. III—IX и сл). (Меѓутоа, нив не можеме да ги сметаме за десничари во македонското национал-революционерно движење. Мисирков не учествуваше во него, а ги пропагираше неговите идеи).

166) Силјанов, Освоб. борби т. II, стр. 19.

На Рилскиот конгрес Организацијата се занимавала и со прашањето за мирцштегските реформи. Во донесените заклучоци се истакнува дека новиот „реформен програм не ги задоволува желбите на нашата Организација и желбите на нашиот народ ако и тој биде воведен. Тоа има за основна цел да го воскресне и зацврсти турското господство во нашата татковина, макар и во лесна форма, кога е желбата на нашиот народ да го отфрли . . . Намесата на Европа преку цивилните агенти и офицери не му даде ни најелементарна слобода на народот. Врз основа на горното и од другите причини конгресот наоѓа дека Организацијата не може да се согласи со Мирцштегскиот програм и во своите идни акции ќе смета дека не постои за неа.“[167]

И на конгресот на Организацијата, наречен „Ќустендилски“, одржан во март 1908 год., во Ќустендил, во донесената „Декларација“ се потенцира и ставот за мирцштегскиот реформен програм. Во „Декларацијата“ се истакнува „Совршено неполна по содржина, мирцштегската реформна акција не даде никакви практични резултати. Единствено средство да се прекине анархијата, поужасна од порано, и да се воведе вистински ред во земјата е автономијата и за нејзиното постигање Организацијата ќе оди по својот революционерен пат . . .“[168]

Против мирцштегските реформи реагирале и некои кругови всред општественото мислење во Европа. Во една статија на Лениновата „Искра“ се истакнувало помеѓу другото и тоа, дека „ветените реформи, што руската и австроунгарската влада и ги предложија на Турција, излегоа просто играње со страдалците во Македонија“.[169] На раширените симпатии сред поробените словенски народи во Австро-Унгарија во полза на македонската кауза, се спротивставиле господаречките австро-унгарски кругови. Тие на разни начини го кочеле ширењето на словенската солидарност. Австриската влада со еден акт од месец јануари 1904 год., ја забранила дејноста на „македонскиот комитет“ во Љубљана. За одобрување на неговата работа владата поставила услови со кои инсистирала помоштите што ќе се собрале во Словенија во полза на постраданите Македонци, да се распределат во Македонија од нејзините претставници и тоа преку цивилните агенти, додека членовите на љубљанскиот „македонски комитет“ немале во тоа право. Со тој акт владата сметала со знатен пропаганден ефект, но во тоа не успеала, Љубљанскиот „македонски комитет“ не ги примил условите и се распуштил.[170] По прашањето за пополнување на кон-

167) Силјанов, Освоб. борби т. II, стр. 428—429.
168) Ibid т. II, стр. 558.
169) В. Д. Македон. Въпрос. Искра № 45.
170) Андоновски, Ехото стр. 12—13.

тингенти во македонската жандармерија, австро-унгарските војнички кругови се воделе со мислата дека Монархијата може да даде најголем број членови. За тоа доста се агитирало и во Хрватска. Меѓутоа, тие апели напредната хрватска јавност ги примила со револт и агитирала за саботирање на таа акција. Тогаш загрепскиот „Нови — Хрватски Радник“ објавил апел со следната содржина: „Хрвати! Нашата слобода ни е мила, за неа се бориме скоро илјади години и крвариме со различни душмани, та така и македонскиот народ не сака потчинување, но сака да биде свој и на своето, слободен и независен: Македонија на Македонците. Којшто ќе отиде во служба на големите сили за подреденост и окупација на Македонија, тој се стреми кон затворање на македонските права и слободи, по планините и селата да го убива невиното население што се бори за својата земја. Ние Хрватите да го чуваме својот дом, за него да се грижиме и да не се залетуваме за капларската чест, оти и дома имаме леб ако работиме. Да се угледаме на Македонците та да се грижиме што ќе биде со нашата крвава и тажна земја. Начелно: не во Македонија!“[171]

Мирцштегските реформи не дале задоволителни резултати. Тие дојдоа како последица од македонското револуционерно движење за време на Илинденското востание и беа плод на дипломатските махинации на големите империјалистички држави. Со нив не се одеше кон коренита измена на работите во Отоманската империја, туку само преку реформирање на администрацијата и жандармеријата кон извесно „подобрување“ на положбата. Таа реформна акција беше неопходна од гледна точка на големите империјалистичките држави, бидејќи тие завлезени длабоко во вителот на меѓусебното ривалство и во врска со своите „жизнени интереси“ на ова подрачје, не работеа за коренита измена на работите во Отоманската Империја, туку со повремени реформи да се излечат хроничните потреси во неа и пред сѐ да се сочува нејзиниот интегритет. Меѓутоа, потребно е да се спомене, од друга страна, дека иако мирцштегскиот реформен програм го потенцира минималното мешање во работите на Турција, тоа всушност значеше de facto и de iure директно мешање во државата на „Светиот Падишах“. Контролата на странските цивилни агенти над турската администрација, работата на странските офицери во реорганизирањето на турската жандармерија, без оглед на тоа какви беа практичните и позитивните резултати, навистина значеше во извесна смисла, деградирање на султановиот авторитет и специјално на државниот суверенитет на Отоманската империја. Реакција на тоа мешање во работите на Турција,

[171]) N. H. R. 2, 25. I. 1904, стр. 4; Андоновски, Ехото, стр 18—19.

нарочно ќе се усети сред поинтелигентните слоеви на турското општество што ќе земат виден удел во подготовките за Младотурската револуција.

Мешањето на Европа во работите на Турција што најде израз во мирцштегскиот реформен програм, значеше и индиректно признавање на македонското национал-ослободително движење, кое и ја предизвика таа интервенција иако не се исполнија барањата на Внатрешната Организација за поконструктивното решавање на македонското прашање во полза македонската ослободителна кауза. Во суштина тоа значеше уште една афирмација на македонското национал-ослободително движење во меѓународните односи од почетокот на XX-то столетие.

---

*H. G. Andonovski-Poljanski*

## LA SITUATION EN MACÉDOINE APRÈS L'INSURRECTION D' ILINDÉN ET LES RÉFORMES DE MÜRCSTEG

*(RÉSUMÉ)*

Dans la nouvelle historiographie il exèste une abondante littérature sur le développement de la situation en Macédoine après l'insurrection d'Ilindén, ainsi que sur l'attitude des grandes puissances impérialistes en face de la question macédonienne. Les documents les plus intéressant sur cette question sont: la correspodance des représentants et des consuls étrangers en Turquie et les instruments diplomatiques officiels sur le développement des réformes en Macédoine. Non moindre est la valeur des mémoires des dirigeants de la V. M. R. O. (Organisation Révolutionnaire Intérieure de Macédoine) et des représentants étrangers qui prirent part à l'application des réformes. La presse contemporaine nous donne également un grand nombre de données sur l'attitude de l'opinion publique à l'étranger vis-à-vis des événements en Macédoine après l'insurrection d'Ilindén.

Il y a plusieurs monographies sur les réformes en Macédoine, dans lesquelles le probléme est traité d'un point de vue et avec des tendances trés différents. La question est aussi traité, mais assez partiellement, dans les études sur l'attitude de l'Europe à l'égard de la question macédonienne, ainsi que dans les ouvrages généraux sur la question du Proche Orient et les nombreux manuels sur l'histoire de la diplomatie. Dans cet article l'auteur examine en six chapitres la matière qu'il s'est proposée d'étudier.

Dans le premier, l'auteur s'arrête sur les conditions économiques et politiques en Macédoine à la fin du XIXe et au commencement du XXe siècles. Celles ci étant trés dures, le peuple macédonien fut obligé de recourir aux armes pour lutter contre la grandissante politique d'oppression des féodaux turcs. Le peuple macédonien prit part à l'insurrection d'Ilindén en masse, trandis que le gouvernement turc faisait tout son possible pour étouffer le soulevement du peuple. De plus, il n'épargnait même pas la population paisible, contre laquelle il prenait des mesures des plus brutales. Après l'insurrection une certaine démoralisation se fit sentir parmi les membres de l'Organisation Intérieure.

La lutte de libération du peuple macédonien eut un grand retentissement dans les milieux progressists à l'étranger. Dans beaucoup de pays se déclancha une action de propagande et de politique en faveur des Macédonien. L'opinion publiques en faveur des Macédoniens fut si forte, qu'elle obligeât les diplomates à s'intéresser d'une façon plus énergique à la question des Macédoniens.

Dans le second chapitre l'auteur examine l'atitude des grandes puissances impérialistes à l'egard de l'Empire ottoman. A cette époque-là la Turquie représentait un pays trés favorable à la pénétration du capital étranger, Sous l'influence de celui-ci la Turquie devenait de plus en plus dépendante des grandes puissances impérialistes sur le plan financier, économique et politique. Les intérêts et l'influence de grandes puissances s'entre croisaient sur le territoire de la Turquie. Afin de maintenir leurs intéréts et leurs influences l'activité des Grandes puissances fut dirigée vers la conservation de l'integrité de la Turquie, tout en étant contre le mouvement révolutionnaire des peuples oppressés de l'Empire ottoman.

Les puissances les plus intéressées à la situation dans la Péninsule des Balkans étaient l'Autriche Hongrie et la Russie, qui dans cette partie du monde avaient des intérêts particuliers. Ces puissances justifiaient leur attitude surtout par le traité de 1897, qui sanctionait le status-quo. Les éléments essetiels de ce traité furent introduits aussi dans le programme de réformes en Macédoine du 8 février 1903.

Les Etats balkaniques étaient, eux aussi, très intéressés à la situation en Macédoine. Pour eux la Macédoine représentait un pays à conquérir. Tout mouvement indépendant, qui visait à l'autonomie, ètait considéré contraire à leurs aspirations et par suite hostile.

Dans le troisième chapitre l'auteure éclaircit l'attitude des puissances étrangères à l'égard de l'insurrection d'Ilindén. Celui-ci affirma le fiasco du programme de réformes de février et suprit les puissances, qui tachaient de leur mieux de maintenir le status-quo et intercédaient à des mesures énergiques contre les insurgés macédoniens. Sur cette attitude des grandes puissances nous avons de nombreux temoignages dans la correspodance diplomatique. Pour appaiser la situation, elles voulurent recourir de nouveau aux réformes et non pas aux changements radicaux de l'état de choses. Le probleme fut considére comme très sérieux et les réformes comme urgentes. La rencontre entre les diplomates autrichiens et russes, qui eut lieu à Mürcsteg (Styria-Austriche) au début de l'octobre 1903, fut d'une très grande importance. C'est là que le Programme de réformes en Macédoine fut adopté. Selon ce programme, deux collaborateurs européens (des agents russe et autrichien) furent nommés auprès de l'inspecteur général Hilmi-pacha; la gendarmerie turque subit une réorganisation assez importante par la nomination d'un général étranger comme chef à qui furent attachés des collaborateurs également étrangers. En vue d'une meilleur contrôle la Macédoine fut divisée en secteurs. On prévoyait aussi des mesures en vue d'améliorer l'administration, les tribunaux etc.

Au début la Grande Porte refusa d'accepter le programme de réformes et ce fut seulement après des démarches énergiques qu'elle fut obligée de céder. Quoi qu'elle eût finalement accepté le programme de réformes, la Grande Porte ajournait constamment son application ayant recours à de nombreuses conférences et négociations.

Dans le quatrième chapitre, l'auteur examine l'activité des agents civils étrangers et des officiers de gendarmerie en Macédoine.

L'activité des agents civils était dirigée en vue de l'application des clauses du programme qui se rapportaient à la réorganisation de l'administration turque mais elle en fut empechée par les autorités turques qui tâchaient toujours de limiter les droits des agents.

Les officiers étrangers avaient réorganisé la gendarmerie turque selon un plan déterminé. Quelques écoles furent organisées en vue d'augmenter le nombre des cadres de gendarmerie. La Macédoine fut divisée en secteurs où les officiers étrangers contrôlaient la situation.

Les réformes de Mürcsteg n'aboutirent pas à des résultats concrets. De même, les essais de réformes des années 1905 et 1908 furent sans succés. La révolution des jeunes Turcs fut une des causes de l'échec de tous les programmes de réformes.

Dans cinquième chapitre l'auteur examine aussi, sans pourtant entrer au fond de la question, la situation à l'intérieur de la V. M. R. O., qui après l'insurrection, et surtout après les congrès déparmentaux et généraux, avait fortifié ses rangs.

Dans le dernier chapitre, l'auteur souligne en conclusion l'importance des réformes de Mürcsteg Le peuple macédonien avait une attitude d'indifférence à l'égard de ces réformes, parce que celles-ci n'apportaient aucun changement à la situation, mais, au contraire, elles la sanctionnaient. L'Organisation intérieure, surtout son aile de gauche, était hostile à toute intervention étrangère et aux réformes des grandes puissances. Lors de ses congrès, l'Organisation avait déterminé son attitude négative à l'égard des réformes de Mürcsteg.

Les réformes de Mürcsteg étaient le résultat du mouvement révolutionnaire macédonien qui aboulit à l'insurrection d'Ilindén et la conséquence des machinations diplomatiques des grandes puissances impérialistes Elles représentaient de facto et de iure l'intervention dans les affaires intérieures de l'Empire ottoman.

Grâce au Programme de réformes de Mürcsteg, qui est un important instrument diplomatique, le mouvement macédonien de libération national fut reconnu officiellement par l'histoire diplomatique et par le droit international.

---

# БИБЛИОГРАФИЈА

1. *Abbot G.*, The Tale of a Tour in Macedonia. London 1903.

2. *Amadori V. Giovanni*, La Questione rumeliota (Macedonia, Vecchia Serbia, Albania, Epiro)e la politica italiana. 1908.

3. Ἀναστασοπούλου Δημ., Οἱ Πανσλαυισταί, οἱ μεγάλοι ἐχθροὶ τοῦ γένου Ἀθῆναι 1906.

4. Андоновски, Санитарното дело — *Андоновски Х. Г. (Пољански)*, Санитарното дело во Македонија по Илинденското востание организирано од британскиот „Македонски помошен комитет", Нова Македонија (Скопје) бр. 2692, од 14. VII. 1953, стр. 2.

5. Андоновски, Странскиот печат — *Андоновски Х. Г. (Пољански)* и др., Странскиот печат за Илинденското востание. Скопје, Здружение на новинарите на НРМ 1953.

6. Андоновски, Ехото — *Андоновски Х. Г. (Пољански)*, Ехото на Илинденското востание сред југословенските народи. Илиндески зборник 1903—1953. Скопје, Институт за национална историја 1953 Одд. отпечаток, стр. 34) (Преработено издание во: Илинден. Из борбе македонског народа за националну слободу. Београд 1954, стр. 92—116).

7. Андоновски, Средбата — *Андоновски Х. Г. (Пољански)*, Средбата во Мирцштег. Разгледи (Скопје) I/13 (1954) стр. 4.

8. *Andonovski H. G. (Poljanski)*, Makedonski begunci u Sloveniji posle Ilindenskog ustanka. Istoriski Pregled (Beograd) I/1 (1954) str. 50—52.

9. Андоновски, И Новиот Свет — *Андоновски Х. Г. (Пољански)*, И Новиот Свет проговори. Разгледи II/5 (1955) стр. 8—9.

10. *Андоновски Х. Г. (Пољански)*, Македонските востаници. (Низ патеписните белешки на Р. Вион). Разгледи II/12 (38), (1955), стр. 10—11.

11. Андоновски, Еден проект — *Андоновски Х. Г. (Пољански)*, Еден проект за автономија на Македонија од 1903 год. Разгледи II/14 (1955) стр. 11—12.

12. Андоновски, Илинден. одгласи — *Андоновски Х. Г. (Пољански)*, Илинденските одгласи во Велика Британија. Разгледи II/15 (1955) стр. 3—4, сл. 1—2.

13. Арсов, Възстан. движение — Възстанишкото движение въ югозападна Македония (до 1904). По спомени на Славейко Арсов. София 1925 — Материяли за историята на македонското освободително движение кн. I (Второ преведено издание во Скопје 1950).

14. Austro-Russian Reforms. Published by the London Balkan Committee London 1903.

15 Aff. Macédoine — Documents Diplomatiques Affaires des Macédoine 1903—1905. Paris, Ministère des Affaires Étrangeres 1905. Idem: Френската Жълта книга по Македонския въпросъ. София 1903

16. Баждаров, Мюрцштег — *Баждаровъ Г.*, Мюрцштегъ сб. Илиндень 1903—1927. (София) 1927, стр. 18—29.

17. *Bailey F. E.*, British Policy and the Turkish Reform Movement Harvard University Press, Harvard 1942. Harvard Historical Studies 51.

18. *Bamberg F.*, Storia della questione orientale. Vol. 1—2. Milano 1904.

19. *Барбулеску Илија*, Румуни према Србима и Бугарима, нарочито на питање Маћедонских Румуна, Београд 1908.

20. *Boghitschevisch M.*, Die auswartige Politik Serbien 1903—1904. Berlin 1928, vol. I—III.

21. Brailsford, Macedonia — *Brailsford H. N.*, Macedonia, its Races and their Future. London 1906.

22. British Documents on the Origin of the War 1899—1914, vol. V, London.

23. *Василев Х. М.,—Митрев А.*, Јане Сандански. Скопје 1948.

24. *Василев Х. Мито*, „Македонската борба" на грчките андарти. Современост V/4 (1955), стр. 287—308.

25. В. Д. Македон. вопрос — *В. Д.*, Македонский вопросъ, Болгария и руское правительство. Искра № 45, 1. VIII. 1903.

26. В. Д. Отношение рус. прав. — *В. Д.*, Отношение руского правительства прямо Болгарии. Искра № 48, 15 IX. 1903.

27. Βλάχος Νικόλαος, Τό Μακεδονικόν ὡς φάσις τοῦ Ἀνατολικοῦ ζητήματος 1870—1908. Ἀθῆναι 1935, σελ 532.

28. *Villari L.*, The Balkans Question. London 1905.

29. Voinov, Quest. Macéd. — *Voinov J. F.*, La Question Macédonienne et les réformes en Turquie. Paris 1905.

30. *Vucinich W. S.*, Serbia between East and West (1903—1908). Stanford (Calif.) 1954.

31. *Wyon R.*, The Balkans from Within. London 1904.

32. Генов, Източ, въпрос — *Геновъ, Г. П.*, Източниятъ въпросъ. т. II. София, Униврзитетска библиотека № 44.

33. *Geschke A.*, Die Deutsche Politik in der Macedonischen Frage bis zur Turkischen Revolution von 1908. Danzig 1932.

34. Γυαννοπούλου Πύροου, Οἱ Σλαῦοι κατά τῶν Ἑλλήνων. Ἀθῆναι 1949.

35. Grosse Politik — Die Grosse Politik der Europaiscen Kabinette 1871—1914. XVIII/I (Zweibund und Dreibund 1900—1904). Berlin 1924

36. Груев, Спомени — Спомени на Дамянъ Груевъ и др. София 1927 — Материяли., кн. V.

37. Гуч, Диплом. историја — *Гуч Џ. П.,—Јовановић Ј. М.*, Дипломатска историја Модерне Европе 1878—1919. Београд 1933.

38. Данев, Диплом. история — *Даневъ С.*, Очеркъ на дипломатическата история на балканските държави. София 1931.

39. *Даневъ С.*, Найнова дипломатеческа история. София 1926.

40. *Даневъ С.*, Реформната акция. Съвременикъ I/2.

41. Debidour, Hist. diplomatie — *Debidour A*, Histoire diplomatie, vol. II. Paris 1917.

42. Декларацията на ВМРО — Декларацията на ВМРО до Великите сили. Сб. Илиндень 1903—1922, София 1922, стр. 8.

43. *Делирадев П.*, Яне Сандански София 1946.

44. **Джеров, Към борбите** — Къмъ борбите въ югозападна Македония. По спомени на Лука Джеровъ и др. София 1926 — Материяли., кн. IV.

45. **Динев, Илинд. епопеа** — *Динев Ангел.*, Илинденската епопеа, том II, Скопје 1949.

46. *Diplomate Un Ex.*, Deux ans de réformes en Macédoine. Genève 1905

47. **Dip. Aktenstucke** — Diplomatische Aktenstucke uber die Reformaktion in Mazedonien 1902—1906. Wien, K. u. K. Ministerium des Aussern 1906.

48. **Дорев, Документи** — *Доревъ Панчо*, Документи из турските държавни архиви, часть II (1863—1909). София, БАН, 1942.

49. **Dotation Carnegie** — Dotation Carnegie pour la paix internationale, enquête dans les Balkans. Bruxelles. (Изд. во Софија: Докладъ на Карнегиевата комисия по войните презъ 1912 и 1913).

50. **Doc. Diplomatiques** — Documents Diplomatiques Français (1871—1914). 2e serie (1901—1911), tome III (3 janvier—4 octobre 1903). Paris, Ministére des Affaires Étrangères 1931.

51. **Documenti diplomatici.** Macedonia. Roma 1906.

52. **Draganof, Macédoine** — *Draganof*, La Macédoine et les réformes. Paris 1906. (II изд. London 1908).

53. Δρανούμης Ι., Μαρτύρων καὶ ἡρώων αἷμα. Ἀθῆναι 1914.

54. **Д. С. Страници** — *Д. С.*, Страници от миналото. Македонско дело (Виена) бр. 62, 63 (1928).

55. *Durham M. E.*, The Burden of the Balkans. London 1905.

56. *Eurof Walters*, Austro-Russian Relations under Goluchowski 1895—1906. The Slavonic and East European Review (London), XXXI/77 (1953) p. 503; XXXII/78 (1953) p. 187.

57. *Exintaris G.*, Les réformes en Macédoine de 1903 à 1908. Etude d'histoire diplomatique et de droit internationale. Paris 1913.

58. **Zografski, Nekol. dokumenata** — *Zografski Dančo*, Nekoliko dokumenata o prilikama i događajima u Makedoniji 1903 godine. Arhivist III/1—2 (1953) str. 5—17.

59. *Јеленић Ђурђе*, Европа и Маћедонско питање. Београд 1908.

60. **Јовановић Ј., Јужна Србија** — *Јовановић Јован*, Јужна Србија од краја XVIII века до ослобођења. Београд.

61. *Јовановић Ал.*, Четнички покрет у Јужној Србији под Турцима. Споменица 25 год. ослобођења Ј. Србије, Скопље стр. 271—307.

62. **Јовановић, Влада Ал. Обреновића** — *Јовановић Слободан*, Влада Александра Обреновића II (1897—1903) Београд 1931.

63. Καζασης Ν., Τὸ μακεδονικὸν πρόβλημα. Ἀθῆναι 1937.

64. **Кесяков, Принос** — *Кесяковъ Б. Д.*, Приносъ къмъ дипломатическата история на България 1878—1925; София 1925.

65. **Коммиссия по издании документов эпохи империализма.** Die internationalen Bezichungen im Zeitalter des Imperialismus: Dokumente aus den Archiven der zarischen und provisorischen Regierung. Герм. изд. од Otto Hötzsch, Berlin 1931—42. сер. I, II, III.

66. **Krainikowsky, Question de Macédoine** — *Krainikowsky As. Iv.*, La Question de Macédoine et la Diplomatie Europeene. Paris 1938.

67. Кьосев, Илинд. възстание — *Кьосев Дино*, Илинденското възстание. София 1953.

68. Кьосев, История — *Кьосев Дино*, История на македонското национално революционно движение. София 1954.

69. *Кьосев Дино*, Борбите на македонския народ за освобождение. София 1950.

70. *Lamouche Colonel*, La Question macédonienne et la paix-reponse à M. le Colonel Bujac. Revue politique et parlementaire. Paris 10 sept. 1919, p. 293.

71. *Ламушъ Леонъ*, Македония презъ време на турското владичество. Македонски Прегледъ 1/5—6 (1925) стр. 47—59.

72. *Ламушъ Леонъ*, Илинденското възстание и Мюрцштегската спогодба, Македония бр. 576—586 (1928).

73. Ламуш, Петнадесет години — *Ламушъ Леонъ*, Петнадесеть години Балканска история (1904—1918) София 1930 (Фран. изд. во Париз 1930).

74. *Lamouche Colonel*, Histoire de la Turquie. Paris 1953.

75. Лапе, Нови документи — *Лапе Љубен*, Нови документи за Илинденското востание. Илинденски зборник 1903—1953. Скопје, Институт за национална историја 1953 (одд, отпечаток стр. 151).

76. Лапе, Одбрани четива — *Лапе Љубен*, Одбрани четива за историјата на македонскиот народ, дел II, Скопје 1953.

77. Лапе, Неколку н. документи — *Лапе Љубен*, Неколку нови документи за 1903 г. Годишен зборник на Филозофскиот факултет на Универзитетот во Скопје. Историко-филолошки оддел VI/7 (1953). (одд. отпечаток стр. 237—310).

78. Лапе, Извештани — *Лапе Љубен*, Ивештаи од 1903 г. на српските консули, митрополити и училишни инспектори во Македонија. Скопје, Институт за национална историја 1954.

79. *Ленин В. М.*, Империализма, като найвисока стадия на капитализма. Избрани произведения т. VIII. Москва 1933.

80. Μακεδνοῦ Γν., Μακεδονική κρίση., Ἀθῆναι 1906.

81. *Mantegazza V.*, Questioni di politica estera. Milano 1907. (6. La Macedonia e le riforme).

82. *Marcuse Hugo*, Serbien und die Revolutionsbewegung in Makedonien. Berlin 1908.

83. *Marriot J. A.*, The Eastern Question. An Historical Study in European Diplomacy, London 1918².

84. *Mason D. M.*, Macedonia and Great Britain's Responsibility. London 1903.

85. *Матовъ Христо*, Основи на ВМРО. София 1904.

86. *Матовъ Христо*, Възстанишки действия. София 1925.

87. *La Macédoine et les réformes*. Mémoire de Sylogue macédonien d'Athénes 1903.

88. Macedonian Crisis — *The Macedonian Crisis*. Published by the London Balkan Committee. London 1903.

89. Μελᾶς Παῦλος, Βιογραφία. Ἔκδοσις. Κατάστημα Νέα Ζωή. Ἀλεξάνδρεια 1926.

90. Mémoire — La Macédoine et le vilayet d'Andrinople (1893—1903). Mémoire de la Organisation Intérieure, S. 1. 1904 (Изд. и во Софија 1904).

91. *Миленовић М.*, Четничка акција. Народна Енциклопедија св. IV, стр. 945—948.

92. Мисирков, Македон. работи — *Мисирков П. Крсто*, За Македонските работи. Скопје 1953[в].

93. *Mitrev Atanas*, Ilindenski ustanak. Vojno-istoriski glasnik II/5 (1951) str. 100—131. Idem vo „Ilinden". Beograd 1954, str. 45- 87.

94. Митрев А., Хр. Узунов — *Митрев Анастас, Христо Узунов. Скопје*, Институт за национална историја 1953.

95. Μόδης Γ., Μακεδονικός ἀγών καὶ Μακεδόνες ἀρχηγοί. Θεσσαλονίκη 1950.

96. Мојсов, Околу прашањето — *Мојсов Лазо*, Околу прашањето на македонското национално малцинство во Грција. Скопје, Институт за национална историја 1954.

97. Νικολαΐδου Κλεανθους, Ἱστορία τοῦ Ἑλληνισμοῦ (μὲ κέντρον καὶ βάσιν τὴν Μακεδονίαν). Ἀθῆναι 1923.

98. *Панайотов Ив.*, Източниятъ въпросъ и неговото влияние върху събитията от най-новата история. Годишникъ на Софийския Университетъ XXXIII (1936) стр. 1—22.

99. *Pellegrini Battista*, Verso la guerra? Il dissidio fra L'Italia e l'Austria. Roma 1906 (10. La Questione macedone e l'Italia).

100. Петров Гј., Спомени — Спомени на Гьорчо Петровъ. София 1927 Материяли., кн. VIII (Второ преведено издание во Скопје 1950).

101. *Pinon René*, Question d'Autriche-Hongrie et Question d'Orient. Paris 1906.

102. Pinon, L'Europe — *Pinon René*, L'Europe et l'Empire Ottoman. Paris 1908.

103. *Pinon René*, Le Questions actuelles de politique etrangéres en Europe. — La Question de Macédoine et des Balkans. Paris 1911.

104. *Pinon René*, Histoire diplomatique de 1515 à 1928. Paris.

105. *Povolni I.*, Mürsteg et la Macédoine. България, септ. 1932.

106. Попов, Борбата — Борбата въ Костурско и Охридско (до 1904). По спомени на Иванъ Поповъ и др. София 1925 — Материяли., кн. III.

107. Поповић, Источ. питање — *Поповић*, Источно питање. Београд 1928.

108. Потемкин, Ист. дипломатије — *Потемкин В. П.* Историја дипломатије. св. друга. Дипломатија новога доба (1872—1919). Београд 1949.

109. *Pribram*, Politische geheimverträge Oesterreich-Ungarns 1789—1914. Wien 1920 (Фран. изд. во Париз 1923).

110. Протоколътъ на Скопския конгресъ 1905. Ил. Илиндень V/4.

111. Question des Réformes — *Un Non-Diplomate*, La Question des Réformes dans la Turquie d'Europe. (Expose Documentaire). Paris 1903.

112. Първия редовенъ конгресъ на Скопския революционенъ окръгъ. Сборн. Илиндень 1903—1925, София 1925.

113. Rappoport, Au Pays des Martyrs — *Rappoport Alfred*, Au Pays des Martyrs. Paris 1927. (Работата е преведена и објавена во весникот „Македония" (София) I (1927) бр. 240—274).

114. Реформы въ Македонии — Реформы въ Македонии (1903—1905) Дипломатическа преписка. СпБ., 1906.

115. *Rougier Ant.*, L'Intervention de l'Europe dans la Question de Macédoine. Paris 1906.

116. *Sax von Ritter Carl*, Geschichte des Machtverfalls der Türkei bis Ende des 19. Jahrhunderts und die Phasen der „orientalischen Frage" his auf die Gegenwart, Wien 1913.

117. Сборник договоров России — Сборник договоров России с другими госузарствени 1856—1917. Москва 1952.

118. Силјанов, Освоб. борби — *Силяновъ Христо*, Освободителните борби въ Македония. София т. I, 1933 (Илинденското възстание), т. II, 1943 (Следъ Илинденското възстание).

119. *Силяновъ Христо*, Къмъ историята на гръцката пропаганда въ Македония. Псп. LXX/3—4.

120. Славейков, Из дейностьта — *Славейковъ Р.*, Изъ дейностьта на руските жандармерийски офицери въ Македония през 1904 г. Македонски Прегледъ V/1 (1929) стр. 71—116.

121. Соларов, България — *Соларовъ К.*, България и македонскиятъ въпросъ. София 1925.

122. Stephanove, Bulgarians — *Stephanove C.*, The Bulgarians and Anglo-Saxondom. Bern 1919.

123. Стоянов, Македония — *Стояновъ Ив.*, Македония и македонския въпросъ. София 1933.

124. Schopof, La réformes — *Schopov A.*, La réformes et la protection des chrétiens en Turquie. Sophia, s. a.

125. Тарле, Историја — *Тарле J, В.*, Историја новога века, т. II, Београд 1949.

126. Thomoff—Bajdaroff, Mouv. Revol. en Macédoine — *Thomoff A., et Bajdaroff G.*, Le Mouvement Révolutionaire en Macédoine. Sophia 1918.

127. Томоф, След Илинден. възстание — *Томофъ Л.*, Следъ Илинденското възстание. Сб. Илиндень 1903—1926, София 1926, стр. 146—147.

128. Тошев, Балк. войни — *Тошев А.*, Балканските войни, т. I, София 1933.

129. *Troubetzkoy*, La politique russe en Orient. Sofia 1910.

130. Τσάλη Παντελη, Τὸ δοξασμένο Μοναστήρι. Θεσσαλονίκη 1932.

131. Turkey — Further Correspondance Respecting the Affaire of South-Eastern Europe. Turkey № 1 (1903), № 1 ( 904), № 2 (1904) № 4 (1904), № 2 (1905) etc. London, Presented to both Houses of Parliamentary by Command of His Majesty.

132. Šulek, Diplom. historija — *Šulek Vladimir*, Diplomatska historija centralnih sila 1882—1915, deo I. Zagreb 1938.

133. Ћоровић, Дип. преписка — *Ћоровић Владимир*, Дипломатска преписка Краљевине Србије. Београд 1933, том. I.

134. Ћоровић, Односи *Ћоровић Владимир*, Односи између Србије и Аустро-Угарске у XX веку. Београд 1936.

135. *Castonnet des Fosses*, La Macédoine et la politique de l'Autriche en Orient. Lyon 1889.

136. *Chéradame*, La Question d'Orient. La Macédoine, le chemin de fer de Bagdad. Paris 1903.

137. *Chlumecky* (*von*) *Leopold*, Oesterreich-Ungarn und Italien. Das West balkanische Problem und Italiens. Leipzig und Wien 1907.

138. Focieff, Just. Turquie — *Focieff O.*, La Justice Turquie et les réformes en Macédoine. Paris 1907.

139. *Hauser H.*, Histoire diplomatique de l'Europe. vol. II. Paris 1929.

140. *Христов Ал.*, Револуционерните судови на ВМРО. 1893—1912. Скопје 1952.

141. *Христов Ал.*, Одлуке Рилског конгреса (1905) о организацији и раду револуционерних судова у Македонији. Архив за правне и друштвене науке (Београд) 2 (1952) стр. 235—241.

142. *Христовъ*, Русия и източниятъ въпросъ София 1905.

143. *Христовъ Г. П.*, Окръжния конгресъ въ Прилепско. Сборн. Илиндень 1903—1922, София 1922.

144. Hubka, Oster. Offizierre — *Hubka (K. und K. Hauptmann)*, Die osterreichischen Offizierre in Makedonien. Wien 1910.

145. Hyde A. M., A Diplomatie History of Bulgaria. Urbana 1928.

146. Янковъ, Европ. дипломатия — *Янковъ Асенъ*, Европейската дипломатия и македонския въпросъ. София 1933.

147. Χρηστίδη Χρ., Τὸ Μακεδονικ`ν ζήτημα καὶ αἱ ἑλληνογιουγκοσλαυκαὶ σχέσεις. Ἀθῆναι 1950.

## РЕГИСТАР НА ЛИЧНОСТИТЕ

## ERRATA CORRIGE

| стр. | ред | стои | треба |
|---|---|---|---|
| 8 | 42 | 21 | 23 |
| 9 | 45 | истио | истиот |
| 15 | 39 | македнските | македонските |
| 17 | 32 | одделно | одделно |
| 22 | 47 | Pion | Pinon |
| 23 | 47 | под отовки | подготовки |
| 24 | 40 | следбеник | следбеник |
| 25 | 46 | Сијанов | Сиљанов |
| 28 | 48 | Manteqazza | Mantegazza |
| 29 | 3 | са | за |
| 30 | 6 | секоіи | секоја |
| 33 | 34 | форми | реформи |
| 35 | 50 | иа | на |
| 35 | 38 | ζητήματος. | ζητήματος. |
| 35 | 38 | αΐμα. | αἷμα. |
| 36 | 3 | пропагандна | пропаганда |
| 36 | 30 | нема | немаа |

## СОДРЖИНА

ЗАГОРКА МИЋИЋ

# ИСТОРИЈА ФИЛОЗОФИЈЕ КАО НАУКА

## I. Историја филозофије и појам филозофије.

Свако проучавање и излагање историје филозофије мора се вршити са извесним одређеним појмом и схватањем о филозофији као предмету свога испитивања. То значи, да при испитивању историског развоја филозофије морамо имати већ један формирани појам филозофије према коме ћемо се оријентисати у своме раду, а нарочито при одабирању из огромног затеченог историског материјала под називом филозофија. С обзиром да се ради о развоју филозофије кроз историју, то нам је потребно и добро познавање историје, као и јасан принципијелни став о условима и законима развитка људског друштва. Филозофија је резултат људског стваралаштва, људске мисаоне и теоретске делатности, она се у историји развијала као један од облика друштвене свести. Рад у области историје филозофије изискује изграђивање сопствених специфичних методских принципа и поступака. Зато нам је потребно и познавање претходног развоја саме историје филозофије, њених праваца и метода. Не може се историја филозофије више свести на хронолошко набрајање и препричавање разних филозофских учења и праваца, већ она мора данас да нам пружи и научну анализу услова и основа историског пута филозофске мисли. У том смеру се до сада и развијала историја филозофије.

Постоји данас веома жива дискусија по питању научности историје филозофије, по питањима њених метода и принципа. Расправља се о односу историје филозофије према историји и према филозофском ставу и схватању историчара филозофије, а у најновије доба о њеном односу према социологији сазнања. Видимо да научно прилажење историји филозофије изискује одређено гледиште о свим овим питањима, као и један одређени и изграђени појам филозофије. Међутим, познато је да се филозофи не слажу у основном схватању шта је филозофија и да имамо веома различите појмове о томе. Не постоје само различити појмови филозофије, него су се у историји филозофије мењала, како

